**„За македонцките работи“**

*од Крсте Петков Мисирков*

на стар македонски правопис.




Корица на оригиналната книга.

**За македонцките работи** е книга напишана од Крсте Петков Мисирков и обіавена во Софиіа во 1903 година. Книгата ги претставува погледите на еден од наіголемите македонисти и национални деіци кон македонското прашан'е, националната свест и пред сѐ кон македонскиот іазик. Во книгата се обработува тематиката за основан'е на стандарден македонски іазик, правопис и азбука.

# Содржина



# Наводи

1. ↑ Прочитано на 21 септември оваа година па 1-та седница на петроградското Македонско научно-литературно другарство "Св. Климент".
2. ↑ Прочитано на II седница на петроградското Македонско научно-лигературно другарство „Св.Климент” на 28 септ. 1903 г.
3. ↑ Прочитано на 3 седница на петроградското Македонско научно-литературно другарство „Свети Климент“ на 19 октомври 1903 г.

# ПРЕДГООР.

Секоі чоек, како член на некоіа обшчина или некоіе другарство, имат извесен долг и извесни праа кон и од ниф. Народот не іет нишчо друго, осим едно големо другарство, основано на крвно сродство, на обшч произлез, на обчши интереси. Паметуан'то на тоа родство, тоіа произлез и тиіе интереси, заставуат секоі член од некоі народ, да се одречит од некоіи своіи праа и интереси, за да посветит част од своите сили на обшчата арнотиіа. Тоа іет долгот кон народните интереси, за што членот од народноста добиіат зашчита на своіте лични интереси тамо, каде не сет доста само негоіте

сили. Долгот кон народот іет тесно врѕан со долгот кон таткоината, зашто пон'атіето народ іет тесно врѕано со пон'атіето таткоина. Долгот кон народот и таткоината зависит од приликите историіцки, коіи преживуат іеден народ и іедна страна. Тоі се применуат кон приликите. Долгот кон таткоината и народот, до негоото осашчествуаін'е, се велит народен идеал и кон негоото осашчествуаін'е требит да се стремит секоі свесен чоек. Народниіот идеал се применуат кон историіцките прилики и тоа , шчо денеска било народен идеал , утре по негоото осашчествуаін'е ке отстапит место на друг, за коі по напред мало се мислило. Често пак од іеден народ историіцките прилики требаат или корени изменуаін'е на народните идеали, коренен обрат на идеалите во друг праец, или угрожаваат нему со полно унишчожааін'е. Народните идеали или долгот кон таткоината, се разбираат од разни членои на народот различно. Коі наі верно іет разбрал истинцкиіо и наі праіот народен идеал, се видит со порамнуан'ето на разбираін'ето на народниот идеал од разни лица. За да можит да бидит по

рамнуаін'е и оценуаін'е на различно разбраните народни идеали, требит, тиіе да бидат искажани устно или на книга. Искажуаін'ето на своіето разбираін'е на народните идеали и критиката на таквиіа не іет праздна работа, зашчо идеалите се душата на на обшчата народна работа и од здравоста на таіа душа зависит и здравоста и плодоитоста на самата обшенародна работа. Лошо разбраните народни идеали само уголемуат народните нестреки без да донесат полза на народот.

Така разбираіки долгот кон таткоината, іас се решиф, прво, да изложам моето разбираін'е на народните идеали на македонците во іеден ред расудуаін'а печатени во Петроградцкото Македонцко Словенцко Научно-литературно Другарство „Св. Климент“, а после да и напечатам во таіа книга, каде сет поместени и расудуаін'а, не прочетени во упоменатото другарство. Со тоа мисл'ам да исполнуам спроти моіте сили, іеден дел од моіот долг кон народот моі и кон таткоината ми.

Мнозина од македонцките читачи ке бидат удивени от поіавуан'ето на таіа книга. За

удивуаін'е ке им бидит во неіа много. Некоіи ке речат: зошто отцепуаін'е от бугарите, кога ниіе до сега сме се велеле бугари и соединеін'ето, а не расцепуаін'ето праит силата? Друзи ке расудуат, оти со полното отцепуаін'е, от іедна страна, ке восторжествуваат нашите неприіатели, коіи шчо направуат сите своіи сили да ослабат балканцките словени, за да си подготват почва за раздел'уаін'е на балканцките земіи помег’у ниф, а од друга страна, оти оно ке не натерат нас македонците да се откажеме от нашиіот прв долг, да се бориме за политична слободиіа, да разрушиме се, до сега напраено и да се зафатиме се одноо, така да се речит, од азбука. Треки ке наідат, оти іас проповедуам некаков надеж на попрауаін'е на турците спроти нас и на европеіцки реформи во таткоината ни, кога до сега іасно било докажано оти ни Турциіа сакала,

сакат и ке сакат реформи во Македониіа, ни држаите сет наклонени да іа принудат Турциіа, за да ни даіит некакви па и наі мали реформи. Држаите, вел'ат мнозина, само играат дипломатична игра со реформи, за да не склонат нас, да се откажеме от вооражена борба со

Турциiа, от коiа ке се нарушиат нивниiот мир, а пошто се одречиме от таiа борба, тиiе ке ослабат да бараат от Турциiа реформи за Македониiа.

Тиiа сет наi главните возразуаiн'а, шчо очекуам от мнозина од моiте сонародници. Ми се чинит, оти они не сет праи и ето зашчо: Во ноата книга се зборуат, вистина, и за отцепуаiн'е и за соединуаiн'е, но за отцепуаiн'е от тиiе, шчо сме веке отцепени и со коiи никоi пат не ке ни позвол'ат да се соiединиме, а за соiединуаiн'е со тиiе, со коiи сме морално задолжени да се соiединиме, и со коiи соiединеiн'ето iет возможно. Ако со нашето отцепуаiн'е од балканцките словенцки народи достигниме соiединуаiн'ето на сето македонцко словенцко населеiн'е во iедно цело, ниiе не ке ослабниме, туку ке се усилиме, така да од иополнуаiн'ето на идеiите, шчо сет развиiени во таiа книга само ке се оправдат послоицата, да iет силата во соiединеiн'ето.

Сега се питат: дали од нашето отцепуаiн'е од балканцките народи, ке се восползуват нашите неприiатели и коiи сет тиiе? Сега во Бугариiа iет мода да зборуат, да сет наi големи

неприіатели на балканцките словени: русите и ав.строунгарците, коіи сакаат на оточва на македонцкото прашаін'е да се зафатит и продолжит іедна борба мег’у србите и бугарите, коіа ке ослабит силите и на іедните и на друзите до таква степен, шчо ке требит да се набркаат во балканцките работи Русиіа и Австро-Унгариіа и првата ке завоіуват Бугариіа и Стамбул, а втората Србиіа и Солун. Іас ке си позвол'ам да не се согласам со такво глабоко политично „далековидеін'е". Можит, бугарите и сет праи, кога мисл'ат, оти Русиіа без

Бугариіа не можит да сашчествуат, ни политично, ни економцки, но тоа іет бугарцка политика, а іас не сум намерен да политиканствуам бугарцки. Іас сум македонец и интересите на моіата таткоина ми се предстауат така: не Русиіа и Австро-Унгариіа сет неприіателите на Македониіа, а Бугариіа, Грциіа и Србиіа. Само енергична борба со тиіа три држаи ке избаит од погубуаін'е нашата таткоина.

Борбата со трите балканцки држаи не протиоречит на нашите интереси, коіи се достигаат и со револ'уциіа и со евол'уциіа, или

постепено развиіаін'е на нашиіот народ во моралнорелигиозен праец. Revол'уциіата стана и, ако има наіужасни последици за нас, пак даде некоіи благодатни резултати, со кои шчо можат да бидат задоолени нашите борци за национална слободиіа: тоа сет міурцштегцките реформи, коіи ке бидат раширени опроти нуждите, шчо ке се покажат со време. Идеіите за полно отцепуаін'е на нашиіот народ од друзите балканцки народи, не сет протиоречіе на досегашното работеін'е на нашиіот народ за слободиіа, а само продолжеін'е на негоото досегашно работеін'е, на почва евол'уциіна. До сега нашиіот народ се интересуал поеке само со полна политична автономиіа, а во националните наши интереси допушк'ал башибузукцки да му се набркуат разни неканени гости, како: бугари, грци и срби. По политичката борба идит значит националната. Но борбата со пропагандите во Македониіа не іет чекор назад, туку напред, зашчо и тука имаме работа со борба за слободиіа, со борба со мрачните сили, шчо не дозвол'уат на таткоината ни сама со свои очи да гледат своите интереси, ами и наврзуат дзрдзала, шчо омрачуат истината и и придаат бугарцка, србцка и грцка боіа. Време іет да

отфрлиме од очите наши мрежите, шчо ни и кладоа националните и верцки пропаганди въ Македониіа.

За нашите односи кон турците іас можам да речам само іедно: ниіе сме задолжени да напраиме се, шчо се барат од нас, за да докажиме на Турциіа, оти неіното остааін'е како европеіцка држаа стрек'ат во нас полно сочувство. Ниіе сме задолжени да бидеме лоіални поданици на Н. Ц. В. Султано. Но при тоа бараме и ке бараме од Негоото праителство цел ред реформи, коіи ке ни сочуваат наі главните интереси на нашето национално и културно развиіаін'е. Јас мисл'ам, оти ниіе требит да бидеме лоіални кон Турциіа, но предполагаіки, оти турцкото праителство и народ ке разберат наі после, оти интересите на нивната држаа во Европа совпадаат со нашите и зависат наі много од ниф, а не си протиоречат, и затоа турците први ке требит да докажат искреното сакаін'е да сет во мир со нас и со тоа да заслужат нашата поддршка на нивните интереси. Ако пак тиіе мисл'ат со нас да не се церемонат, и да лажат Европа и нас со реформи, коіи не іи иополнуат, то не ке се удивит Турциіа,

ако и ниіе обрниме нашите возгледи кон Европа и од неіа бараме, да се воведат во таткоината ни со сила тиіа реформи, шчо се признаваат от силите европеіцки за истинцка требност за успеіаін'ето на религиознонационалното и културно развиіаін'е на македонцките рисіани. Европа ке обрнит возгледите на нашите бараін'а, зашчо она іет задолжена да напраит тоа со два меѓународни актои: проекто за реформи во Македониіа от Февруар и міурцштегцкиіот проект. Тиіе два мег’ународни актои ни обек'аваат постепено рашируаін'е на реформите во Македониіа, и со тоа даат ни прао да се обрак'аме до двете реформаторцки држаи со меморандуми и по друзи патишча, за да им покажиме на нашите религиознонационални и економцки нужди, како и на тоа, шчо праит Турциіа, за да се исполнат тиіа наши нужди.

Знам многу арну, оти мнозина со ирониіа ке се однесат кон моіите надежи за европеіцки реформи. Но на тиіа ирониіи ево со шчо іас ке одгоорам: не іет истина кажуаін'ето, да не ке излезит нишчо от усилиіата на Русиіа и АвстроУунгариіа да се уредат работите во Македониіа. Проектите за реформи и усилиіата

да се воведат тиіа не сет, како мисл'ат мнозина, само игра да ломинит време и да останит се, каоко шчо си било. Проектите за реформи на Русиіа и Австро-Унгариіа сет мегународни. актои, неисполнуаін'ето на коіи от Турциіа іет насмешка и оскрбуаін'е за реформаторцките државои и им даат полно прао за репресалиіи против нарушаачот на мег’ународното прао. Да било така лесно и безнакажано престапуаін'ето на мег’ународното прао, до сега државите, денеска ке приимаа на себе разни задолжеін'а и утре ке се откажуаа од ниф. Но не било така.

Реформите рускоавстриіцки, іедно сет мег’ународен акт, ке даат прао секога на македонците да настоіаваат пред Големити Сили да се ислолнат во полност. Нека не мисл'ат, оти они можат да бидат закопани, како шчо іет закопан берлинцкиіот трактат со негоиіот 23 член за Македониіа. Берлинцкиіот догоор вистина іет закопан, но не од Европа, а од Бугариіа, коіа изврши соединуаін'ето со Источна Румелиіа со насилствен преврат - без согласиіе на државите, шчо потписаа берлинцкиіот трактат; а со нарушааін'ето на іеден параграф се нарушаат и сет трактат. Сегашните

рускоавстриіцки реформи силно се разликуваат од берлинцкиіот трактат со тоа, шчо сет они само мег’ународен акт закл'учен мег’у три држаи. Осим ниф важен фактор се іавуаме само ниіе македонците. Воліата на двете соіузни држаи: Русиіа и Австро-Унгариіа можит да сретит протиодеіство само от Турциіа и од нас, но наі поеке од нас, зашчо со реформите се бараат, не од нас, а от Турциіа задолжеін'а и ако ниіе со нашите работи покажиме,

оти тиіа задолжениіа, шчо се бараат от Турциіа, не не удовлетворуат, то ниіе само ке поможиме на Турциіа, нишчо да не воведит од реформите, шчо се бараат од неіа. Турциіа ке велит, оти она се, шчо можит да напраит, ке напраит и напраила, а поеке не можела да напраит за тоа, шчо комитетите не даат на населеін'ето да се успокоит, а во іедна страна, каде іет се на воено положеін'е, сите добри намереін'а на праителството се рушат от сопротивуаін'ето на немирното населеін'е; а ако военото положеін'е се продолжит поеке од іедна година, реформите ке се состарат по наша вина и ке се заколат. Таква іедна служба ниіе сослужифме на Турциа по обіавуаін'ето на февруарцките реформи. Исто

така, ако не сакаме никакви реформи, можиме да и послужиме и за однапред. И после, како и до сега, пак ке фрлиме вината на Големите Сили, коіи секоі пат излегуваат криви за нашите грешки.

Собитіата, шчо се развиіа до сега ни покажаа іасно колко ниіе сами можиме да си напакостиме, мислеіки, оти постапуаме праилно.

За да се предупредат жртвите од іедно секадешно востааін'е, се изработи февруарцкиіот руско-австриіцки проект за реформи, вистина не совршен, но со огоорка, оти тоі ке бидит постепено раширен. Поминаа месец, 2, 5, 7 и нишчо од него не излезе. Се прашат: зашчо? Ке одгоорат нашите: зашчо Турциіа и Европа не сакаат серіозно реформи. Но не іет така. Турциіа, можит и не сакат реформи, но сакаат тиіе, шчо го изработиіа проектот. Се прашаше само: кому приликите ке дозвол'ат да надделит? А во тиіе прилики наі важен фактор бефме ниіе. Да се склонефме пред воліата на Европа и четите, или да се предадеа, или да се оттргнеа во Бугариіа, или барем да се

напраиıа некои прегоори со реформаторцките држаи, во коіи просто можеше да се речит, оти четите, или ке се оттргнат, или ке се

предадат, но нека не мачат турците мирното населеін'е, за тоа, шчо, можит, некаде се имаат пушки, то ке настапеше во Македониіа мирно време, кога ке се бараше от Турциіа да се воведат во полност реформите и да се оттеглат воіските од Македониіа. Но шчо напраи комитетот? Тоі реши 4 1/2 месеци да чекат резултатите од воведуаін'ето на реформите и после обіави со „чиста совест" востааін'ето. Во време на обіавуаін'ето на востааін'ето, комитетот можеше да речит, оти тоі не бркал на државите да воведат реформите. Но тоа не іет токму. Вистина четите избегуаа стражеін'ата, но тоа ушче не значит да не бркаа да се воведат реформите. Тиіе избегуаа, но турците бараа стражеін'а и успеа поеке од комитето. Комитетот кажуаше да немат чети, немат противодеіство на реформите од негоа страна, а пак турците кажуваа да има чети, населеін'ето да имат оражіе и се готвит за востааін'е, воіската имат постоіани столкнуаін'а со четите, четите убиваат мирните жители, шчо не и слушаат и

сет верни слуги на Падишаот. Ако земиме ноините од времето на публикуаін'ето на февруарцките реформи до и после обіауаін'ето на востааін'ето во Битолцко на 20 іули и прегледаме во ниф телеграмите од Стамбул, то ке видиме, оти Портата постоіано предстауат на рускиіот и австроунгарцкиіот амбасадери списоци од стражеін'а на турцкиіот аскер со четите, списоци од наідено при обиските оражіе у населеін'ето, описоци од убиіства, совршени од четите над мирното населеін'е. И наіпосле списоци од воведени рефооми.

Шчо сакаше да речит Турциіа со тиіе списоци, іет многу іасну: „іас сакам да воведам реформите во Македониіа, но наместо реформи сега за сега ке воведам аскер и маки, зашчо страната се готвит за револ'уциіа, подготвуана от престапното работеін'е на комитетите, коіи шчо состауат како држаа во држаа: ке

ми позволите, прво, да усмирам страната и да воведам мир, а после ке се воведат нужните реформи". Со друзи зборои: комитетот ми даат возможност за іедна година да се извинуам за неисполнуаін'ето на реформите, а после не ке и

воведам, зашчо они ке остарат. Іа. каква услуга ниіе напраифме на Турциіа, со нашето недоверуаін'е ком австро-рускиіот проект од реформи. Сакаме ли ушче іеднаш да не послужиме на Турциіа, и пак да не напраиме криви друзите за нашите грешки? Іас мисл'ам, оти нишчо друго не ни остаат да напраиме осим да се однесеме со полно довеpіе ком реформаторцките усиліа на двете заинтересуани Сили, и со тоа да иангажираме, час по скоро да се воведат обек'аните реформи.

Со тиіе неколку збореи іас сакаф да поіаснам содржаін'ето на предложената на македонцките читачи книга за наіважните за нас пpашаін'а. Како последуач на идеіата за полно отдел'аін'е на нашите интереси од интересите на Балканцките народи и за самостоіно културнонационално развиіаін'е, іас и іе написаф на централното македонцко наречіе, коіе за мене от сега на тамо имат да бидит литературен македонцки іазик. Нерамностите, шчо ке се окажат во іазикот на моіата книга, сет сосим природни и ке можеа да се отстранат само при іедно по глабоко знаіаін'е на централното македонцко наречіе, со шчо не можам да се пофал'ам. Но и при тоа се надеіам

можам да се пофаліам. Но и при тоа се надеіам, оти за македонците таков іазик ке бидит по приіатен и по звучен, од іазико на нашите суседи, со коіи ниіе сега за сега се дигаме на големо.

---

## Видете исто така

- Крсте Петков Мисирков
- Предговор на современ македонски правопис.

на стар македонски правопис

Долгоприготвуаното и многоочекуаното востааін'е напоследок излезе на іава. Нашите земіаци си покажаа сета іунашчина и готовност да се пожртвуат за интересите на своіата таткоина. Борбата беше и іет отчаіана. Сиіот европеіцки свет обрна своите возгледи на неіа. Новините се преполнииіа со известіа от театрото на возстааін'ето. Редом со известіата за борбата мег'у четите и турците, во ноиините се печатаат и известіа за турцките зверства над мирни жители. Европеіците се потресоа и ужасииіа от тииіа известіа и зафатииіа да окажуат нужното влииіаін'е на своите праителства за да се пресечит колеін'ето на мирното населеін'е и да се помогнит на нестрек'ното македонцко жителство. Во Бирмингем Ворстерцкиіо владика напраи во црквата молебен за спасеін'ето на македонцките рисіани. Кентербериіцкиіо архиіепископ се обрна кон англиіцкиіо министерпрезидент Бал'фур со молба од името на англиканцката црква, да се поможит на македонците. Европеіцкото обшчество зафаік'ат да наредуат помоки за македонцките страдал'ци. На патуаін'ето на Германцкиіо император

се придаат политично значеін'е, мег'у другото и за македонцките работи. Турциіа, како шчо се видит, како да се наіде на тесно, и предложи на Бугариіа да се доідит мег'у ниф до іедно согласуаін'е за македонцкото прашаін'е. Разни праителства праат официіални декларациіи по нашите работи. От Стамбул телеграфируат во разни европеіцки ноини (Standard), оти англиіцката и френцката средиземни флоти добили повел'а, да се наог'аат блиско до македонцките води. Пак от тамо телеграфируат, оти воіната мег'у Бугарцко и Турцко іет неизбежна. От Софиіа телгерафируат, оти тамошниіо военен министер зел од офицери на разни европеіцки и американцки државни предложеін'е да се зачисл'ат они во бугарцката армиіа.

Шчо покажуваат сите овие фактои? Дали покажуваат, оти движеін'ето достигна своіта цел'а? Дали можат раководците на движеін'ето да се пофал'ат со успеф? Дали принесените жртви за ослободуаін'е не сет напразно?

Можит да бидит, некоі, а можит и мнозина измег'у нас, кіе речат, оти ушче іет рано да се судит за резултатот на возстааін'ето. Главната работа на комитето и четите іет напред. До сега можит не іет исполнена, ни полоината, ни четвртината от сет план, изработен од комитето и главниіо му шчаб.

Да. Секоаш, по секоіе прашаін'е іет имало разни возгледи. Така ке бидит и во дадениіо случаі.

Іас од моіа страна ке си позвол'ам, со чистосрдечно прискрбиіе да видам во сегашното движеін'е полно фиіаско. Сите тиіа дополнуаін'а, коіи шчо ке се придаат до понапредниіо руско-австриіцки проект од реформи, не само не чинат 100,000 обездомени души, 3-5,000 чоечки жртви и полно обескуражуаін'е на жителството во Македониіа, ами не чинеа и 100 чоечки жртви. Тиіа приложеін'а ке се добиіеа и без капка крв.

По резултатите, кои шчо ке се добиіат од сегашното востааін'е, последното ке можит да се наречит іедно од наіголемите, ако не и наіголема нестрекіа за нашиіо народ.

Не іет рано да се предвидат разултатите и краіо на нашето востааін'е. Тиіа можеа да се предвидат ушче пред зафатоко негов.

Ушче во време на февруарцкото руско официално известуаін'е беше іасно, оти Европа никоі пат не ке удовлетворит во полна степен бараін'ата на комитето. За да се исполнат нашите сакаін'а требуаше да се воіуват со Турциіа; само после наддел'уаін'е ке можеше да се натерат Турцко да исполнит нашите сакаін'а. А се наддел'уат Турцко не од нас и не од Бугарцко, ами или од Голема Сила, или от нас и Бугарцко, Србцко и Црна

Гора заедно, при неутралноста на друзите државаи. А ни іедното, ни другото тогаі за тогаі не беше мислиадо. Комитетот тоа требаше да знаит и мисл'ам го знаеше. Но негоите раководци мислеа друго: они во биднината, како и во сегашното, видеа само тоа, шчо им іет пріатно да видат. Они велеа: „ниіе не сакаме, ни іедна држаа да воіуаат за нас: они можат просто да отпраат своите флоти во Солун и да принудат Турцко да ни даит реформи. Ниіе сакаме да напраат и со Македониіа, шчо напраиіа со Крит". Не іеднаш сме спориле, оти имат разлика мег'у Крит и Македониіа, оти имат државаи, коіи сет заинтересуани во Statu quo-то и ке напраат се возможно да немат набркуаін'е во наша полза. Та и да имат набркуаін'е, имат ли се осноа да се мислит, оти тоа набркуаін'е ке бидит во наша имено полза, а не на наша пакост? Се покажуаше, оти сегашниіо момент іет наінеблагоприіатен за востааін'е. Но нашите раководци замижеа пред вистината и востааін'ето се зафати; се зафати славно, за да се довршит плачевно и пагубно. Не беф іас сам, шчо гледаф на предвременоста на востаін'ето. Така гледаа и мнозина друзи. Но никоі не си креваше гласот против. Критиката на држаін'ето на комитето беше само во домашните крагои. Но она беше и безполезна па и опасна, не само за тиіе, коіи се критикуваа, ами наі после за тиіе шчо критикуваат: Комитетот беше сесилен; он имаше во своите раци живото и смртта на сите граг'ани и не приемаше никаква критика на своите постапоци. Тиіе, шчо не сет со него, сет против

него и сет негои неприіатели, коіи требит да се истребат. Да критикуат работите на комитетот можеше само друг' комитет, коі шчо раополагаат со сила. Организациіа пак на контр-комитет беше и доцкна и безполезна. Мег'у комитетите тогаі ке се зафатеше погубна мег'уусобна борба.

И така борбата се зафати против требуаін'ето на секоі благоразуміе. Она даде многу резултати, само не тиіе, шчо се очекеуваа. Мег'у сите іавуаін'а, коіи сопроводуат движеін'ето, наі големо вниманиіе заослужаат руското „Праителствено Сообшчуаін'е" от 11 Септем. т.г. После него представуаін'ата од рускиіо и австро-унгарскиіо посланици до Портата и во Софиіа и писмото на англиіскиіо министр-президент Бал'фур до Кентребериіцкиіо архиіепископ.

„Праителственото Сообшчуаін'е" заіавуат, оти руското праителство, ке барат за Македониіа тиіа реформи, коіи сет изработени во месец Февруари од Зиновіев и Каличе и оти тиіе реформи сет само зафатокот и ке бидат развиіени понака сообразно со нуждите на жителството. Тоа место беше и во февруарцкото Праителствено сообшчуаін'е. Не покажуат ли оно, оти по широки реформи от тиіе, шчо ни беа дадени ке можефме да добиеме и без револ'уциіа, а само со ловки мали народни движеін'а? Ако іет така, то сегашното востааін'е ни на іедна іота не измени положеін'ето.

Но во Праителствението Сообшчуаіне имат ушче іедно многу важно место: револ'уционите комитети, по изражуан'ето на руското праителство, сакаат да создадат „Бугарска Македониіа", а Русиіа, за коіа сет блиски и интересите на друзите рисіанцки народности во Македониіа, не можит да пожртвуат нивните интереси на бугарите.

Разбра ли во Бугариіа, шчо означуваат тиіе зборои? Разбраа ли во Македониіа? Разбрафме наі напокон ниіе?

Русиіа отворено ни изкажуат, зашчо она не работит и не можит да работит инак. Да ли іет праа Русиіа во своите утврдуаін'а? Да ли можит она да постапит инак?

Ако се постаифме во положеін'ето на руското праителство, и ниіе не ке можефме да постапиме инак . . До 1878 год. сите, па и руското праителство, велеа, оти Македонците сет бугари. После Берлинцкиіо догоор истапиіа со своите претенцииі на Македониіа србите. Србите во течеін'е на 25 години, особено последните 20 години успеа, ако не да напраат македонците срби, то барем да создадат во европеіцкото обшчествено мнеін'е убедеін'е, оти во Македониіа имат и срби. Праи ли сет они, или не, не іет важно за дипломатите. Ако селцкото населеін'е и сега си зборуат, како шчо си зборуало и по прег'е, и

зборуат одред низ цела Македониіа само на іеден словенцки іазик, - во градоите, редом со бугарцките машки и женцки гимназиіи и основни сколиіи, на секаде ке наіме и србцки. Іедни села имаат србцки, друзи бугарцки сколиіи. Едни сел'ани со нивните учители и попои признаваат патриархіата и сет под покроителството на србцки или грцки консули, а друзи признаваат бугарцкиіо екзарх и слушаат бугарцкиіо трговцки агент. Се тоа сет факти за дипломатиіата, коіа шчо имат да се броіит со деіствителноста, а не со теориіата за народноста на македонците. Политиката немат работа со науката. Па и да имат работа, зар іет докажано, како два и два 4, оти сет македонците бугари? До рускотурцката воіна имаше само іедна теориіа за народноста ни. Сега сет две. Кон ниф се прибауат и трек'а, оти македонците сет нешчо средно мег'у србите и бугарите. Привржениците на таіа теориіа пак се подраздел'уат: 1, на коіи шчо кажуваат, оти тоа средно іет іеднакво далеко и от србите и од бугарите; 2. оти оно іет по блиско до србите; 3, отиіет по блиско до бугарите; оти част іет по блиска до србите, част - до бугарите. Не іет важно за дипломатите, каде іет истината. Важен іет факто, оти во Македонцкото прашаін'е сет заинтересуани етнографцки, редом со бугарите и грците, ушче и србите. Осем тоа и политично Србиіа іет не по малку заинтересуана во судбите на Македониіа. Последната за Србиіа имат по големо значеін'е, от колку за

Бугариіа, оти Бугариіа можит да излезит на Егеіцкото море и преко Кавала и Деде-Агач.

Ако іет така зар можеме да се чудиме на поведеін'ето на руското праителство во македонското прашаін'е и на неговото заіавуаін'е, оти Русиіа не ке помагат на комитето да се создадит „Бугарцка Македониіа"?

Некоі од нас, можит наивно ке забележит: „Комитетот не сакат да напраит Македониіа бугарцка; тоі сакат праина за сите македонци без разлика на вера и народност".

Како можит комитетот да докажит, оти он работит во таква смисл'а? Со іедни збори не се докажуат. Поведеін'ето на самиіо комитет зборуат против негоите утврдуаін'а.

За да се дигнит револ'уциіа во полза на сите народности во Македониіа, требит комитетот да бидит образуан от предстаители на сите македонцки народности. Инак коі му іет дал прао на комитетот да работит од името на сите македонци и во полза на сите ниф? Комитетот можеше да работит и од името и во полза на іедна громадна част на македонци, т.е. од наі силната народност. Но требаше да имат цел ред докажуачки, оти работата на комитетот не іет врзана со интересите на соседните држаи и народности, а

протиоречит им и іет во полза не само на господствуіуките, но и на сите друзи националности.

Нишчо подобно немат. Организацииата іет тесно врзана со Бугарииа. Шумот од организационото движеін'е отпрво се дигна во самата Бугарииа. Тоа покажа, кої наі много іет заинтересуан во Македонцкото движеін'е, за тоа пренесоа центрот негов во Македониіа, и напраиіа ушче іеден цел ред фокуси, за да се покажит, оти брканицата іет од натре и іет самородно іавуаін'е. Но кого излажаа со тоіа маневр? Не іет ли іасно, како бел ден, оти брканицата іет тесно врзана со Бугарииа, со бугарцкото име и со бугарцките пари?

Ке речите, оти народо іет напраил наі големи пожртвуваін'а во полза на движен'ето. Тоа іет така, но не требит да се забораат, оти организаторите на движеін'ето во поекето случаи беа чиновници, екзархиіцки. Се разбират само от себе, оти они со своіето участиіе воревол'уциони работи идеа во разрез со интересите на екзархиіата; но при се тоа, они беа бугарцки чиновници.

И така револ'уциониіо комитет беше чисто македонцка организациіа по произлез и по состаот му, но тоа беше само работа на іедна част од іедна од македонцките націоналности, врзана по име и ло црковно-сколиіцките работи со бугарцкиіо народ и држаа и

нивните интереси. Тоіа комитет, во сашност македонцки, за надворешниіо свет и за рисіаните во Македониіа не екзархисти, беше комитет бугарцки.

Комитето не можа да докажит ни на надворешниіо свет, ни на самите македонци не екзархисти, оти он не іет бугарцки.

Радев со своіот „Mouvement Macedonien" мислеше да убеди Европа, оти движен'ето іет чисто македонцко, и немат нишчо обшчо со Бугариіа. Истото сакаа да докажат и „Право" и друзите македонцки и бугарцки ноини. Но достигнаа ли они цел'ата? - Не.

Покоіниіо А. А. Ростковцки не іеднаш кажуаше: „Бугарите мисл'ат, оти само они имаат ум на светов, а сите друзи сет будали. Кого мисл'ат они да излажат со статиіите во „Право" и друзите ноини, оти македонците сакаат Македониіа за македонците? Знаеме ниіе многу арну, шчо сакаат они"! А какво впечатлеіне праеа на дипломатцкиіо свет ноинарцките уверуаін'а на комитето и бугарите за македонцкото движеін'е? Не требит да се забораат и то, како се изражуваа во европеіцките ноини за стражеін'ата на четите со турците: четите се викаа банди и то бугарцки а не македонцки. За убитите четници не кажуваа: „убити сет толку души македонци, ами толку души бугари".

Се прашат кого убедииа: „Mouvement Macedonien", „Право", „Автономииа" и др. во тоа, оти ратуваат за слободииа македонците, а не тиіе, шчо се викаат „бугари" и сет от Македонииа и Бугарииа? - Никого.

Можит да бидит, комитето успе во самата Македонииа да се чинит обшче македонцки, само не доби признааін'е од надвор, во Европа? - Одваі ли.

Револ'уцииата требит да бидит работа на сите македонци, или на болшинството од ниф, за да можит да се наречит обшча. Во самиіо комитет требит да бидат застапени сите, или неколко народности. Интелегенцииата на тиіе народности требит да си подадит іедна другиму рака и секоа од ниф да земит да попул'аризират идеіата во своіо народ. А шчо видиме во деіствителност? Не само интелегенцииата на сите народности, не и на болшинството од ниф, ами па и интелегенцииата на наі силната македонцка народност - словените, не сета беше застапена во комитето: србоманствуіук'ата и гркоманствуіук'ата македонцка словенцка интелигенцииа беше на страна от комитетот па и враждебна. Значит комитетот во патриархиските села и градои, и части од села и градои, беше не канет гост. Патриархистите словени можеа и да му сочувствуат, но за тоа шчо нивната интелегенцииа беше против комитетот, то немат сомнуаін'е, оти и самите сел'ани тро му сочувствуваа, но тоа сочувство беше побркано со неувереност и со оомнеін'е во

обешчаін'ата на комитето. Кон тоа неопределено чувство се присоіедини и страф. Сел'аните се наідоа мег'у два огнои: воіската и комитетцките чети.

Кога едно движеін'е, во едни места се распространуало со убедеін'е, а во друзи со сила, можит ли да се наречит обшчо?

Ниіе можеме да го велиме како сакаме, но во деіствителност оно беше само частично. Оно беше и іет работа на екзархистите, коіи се величаат „бугари", а следователно, тоа іет бугарцки маневр, да се решит македонцкото прашаін'е само во бугарцка полза; то іет да се оздаит іедна „Бугарцка Македониіа".

Можит да не іет ушче іасно, оти, ако се удовлетворат сакаін'ата на комитето, Македониіа и на вистина к'е се чинит бугарцка? К'е се постарам да покажам по іасно, како реформите можат да побугарат Македониіа.

Се питат: коі іазик ке бидит официіален? - Одговараат - іазикот на „болшинството". - На коіе болшинство? - Тогаі ке се видит.

Не се запитуваат по тамо: како ке узнаіат, коіе іет болшинството. Да си предстаиме ниіе сега, оти іа каде Митровден идит мег'ународен отред и окупират страната. Од мег'у другото, ке требит да решит и

прашаін'ето за официіалниіо іазик, а пак да остаиме официіалниіо, прашаін'ето за іазико во сколиіите.

За некоіи тоа прашаін'е іет многу лесно: нека се признаіат неколку официални іазици т. е. и турцки, и бугарцки, и србцки, и грцки, и влашки, и албанцки, според населеін'ето на областа. Зборуваат при тоа: како шчо беше во Источна Румелиіа (Южна Бугариіа) а тамо ке се видит, каде имат грци, каде - срби, бугари, турци, власи и арнаути. Некоіи ушче прибавуат: и за Источна Румелиіа кажуваа, оти имало грци во неіа, но после ослободуаін'ето се покажа колку грци имат тамо. Со друзи зобори даіте виіе властта во раците на македонците, тоа требит да се разбират, на тиіе од ниф, шчо се викаат бугари, да од неколку години после виіе ке видите, оти и во Македониіа од друзите народности ке останит тоа, шчо остана од грците во Источна Румелиіа, по ослободуаін'ето на последната. Со друзи зборои цела Македониіа ке станит бугарцка.

От тука не іет ли іасно, оти Бугариіа и комитето сакаат да создадат „Бугарцка Македониіа" во вреда на друзите рисіанцки македонцки народности?

Ама зашчо бугарцка, зашчо не србцка? Ке станит бугарцка, зашчо и іет таква; да имаше во неіа поеке срби, ке станеше цела србцка и бугарцкиіо елемент ке ослабнеше. Се тоа іет іасно и опраедливо од бугарцко гледишче. Но нека не се забораат, да имат и друго, и

при тоа многу друзи гледишча на македонцкото прашаін'е, како: србцкото, грцкото, влашкото, руското, словенцкото, австриіцкото и на друзите западноевропеіцки државі. Ако іет така, то предполаганиіо окупаціонен отред на чиіе гледишче ке требит да станит?

Нема сомнуаін'е, да наі лесно он ке решит прашаін'ето за іазико во сколиіа и местна упраа во тиіе места ,каі шчо живеіат патриархисти со грцки іазик, арнаути мусул'мани и католици и турци мусул'мани. По мачно ке можит да се решит прашаін'ето во тиіа места, каі шчо имат: 1, патриархисти арнаути, 2, патриархисти власи, 3, патриархисти словени, 4, словени мусул'мани и 5, екзархисти словени.

Сакаіки да напраат по големо значеін'ето на словенцкиіо іазик во Македониіа, словените, ке бараат од окупаціониіо отред, да се признаит за официален во местиін'ата со словени мусул'мани - словенцкиіо іазик; а самите словени мусул'мани, по религиозни сообразуаін'а, можат да бараат турцкиіо іазик. Окупационите власти кого по скоро да удовлетворат? Ако постапат праилно без сообразуаін'е со религиозните требности, к'е напраат насиліе.. Истото затруднеін'е и во ушче по силна форма ке се стретит при решеін'ето прашаін'ето, коі іазик требит да се признаіит за во сколиіите и обшчественото управуаін'е во патриархиіцките реіони. Влашкото праителство ке

барат за власите влашки іазик, а патриархиіата со видните прихожани, ке барат грцки. Ако се не удовлетворит бараін'ата на влашкото праителство, ке се постапит неправилно и непраедно; ако пак се удовлетворит бараін'ето на влашкото праителство, против желаін'ето на прихожаните, к'е се напраит насиліе.

Патриархиіата ке барат грцки іазик и за праославните арнаути- тоските. Самите тоски немаат дозреіано до национално самосозанаін'е, затоа патриархиіата ке успеиат. Но друзите македонцки народности, заіедно со друзите арнаути, ке позаидуат на усилеін'ето на грцкиіо іазик на есап на друзите и ке организуат партиіа против грцкиіо іазик. Немат сомнуаін'е, да тука не ке бидит така лесно окупационите власти да се ориентираат.

Но наі мачно іет прашаін'ето за официадниіо и сколиіцкиіо іазик во словенцките части на Македониіа. Тука сет: іедни патриархисти, друзи екзархисти по вероисповедуаін'е, ако се не гоорит за католиците и мусул'маните. Патриіархистите се признаваат от турците за Грци - „урум-милет", а от србите и бугарите за срби и за бугари. Екзархистите, сами, и от турцките власти, се броіат за бугари, србите пак и броіат срби. И така патриархиіата к'е сакат во поголемата част на Македониіа со словенцко населеін'е да установит грцкиіо іазик за во сколиіите и управлеін'ето. Во

своіите пожелан'а патриархиіата ке стретит отпор от србите и бугарите. Но последните, оспоруаік'и праото на грцкиіо іазик во словенцките краини, сами не ке можат да се разберат и да определ'ат, каде ке требит да бидит бугарцкиіо и каде србцкиіо іазик.

Мислит ли комитетот, оти, ако он сакат да игнорират прашаін'ето за іазикот во разни делои на фантазираната, барем сега за сега, автономна Македониіа, игнорираат истото прашаін'е и заинтересуаните балканцки народности, особено србите? Мислит ли он, оти србите му веруваат да, се работит на „Македониіа за македонците" ,ако се игнорират прашаін'ето за іазикот на македонцките словени, и да тоа прашаін'е лесно и праедно ке се решит со добиіаін'ето на автономни праа? Ако мислит така много се лажит.

Ако автономиіата на Македониіа се іавит како резултат на сегашното востаіан'е, то македонцкото прашаін'е ке се решит не во полза на македонците, а во полза на бугарите, зашчо комитетот, како шчо видофме по горе, работит под бугарцка фирма. Тиіе од македонците, шчо добиіа образуаін'е во Бугариіа зедоа иницијативата за ослободуаін'е и они до сега играа, можит да се речит, не само главната, ами и искл'учител'на рол'а. Ако нивното работеін'е се увенчат со успеф, они, а со ниф заіедно и бугарцките интереси, ке земат врф над чуздите интереси во Македониіа. Ако востааін'ето

восторжествуат, не іет ли іасно, оти за него к'е имат да се благодарит на бугарите и за тоа тамо, каде сега србите конкурираат со своіите пари и своіата пропаганда, со бугарцките пари и пропаганда, ке изгубат секоіе влиіаін'е на своіите клиенти? Зар не му мисл'ат србите, оти со успеот на востааін'ето, ако се питат: на коі іазик ке требит да зборуат судиіата, да речиме, во Тетоо? - автономното праителство, коіе ке бидит од „бол'шинството", ке одгоорит - на бугарцкиіо; истото ке одгоорат и местните жители, зашчо во нивните очи, бугарите, а не србите, излезоа герои. Исто така, во полза на бугарите, ке се решит и прашаін'ето за іазикот во градцките и селцки сколиіи. А пошчо во автономна Македониіа ке немат место за пропагандите, то србите ке требит да остапат место на бугарите. Но ке се согласат ли на тоа србите? Они, можит, и би се согласиле да іет тетовцкиіот гоор многу близок со бугарцкиіот литературен іазик. Но они знаіат, оти не іет така. Они знаіат, оти во тоіа гоор вистина се имаат особини обшчи со бугарцкиіот іазик, но исто така се имаат и особини обшчи со србцкиіот іазик, па и таквиіа, шчо се немаат,ни во србцкиіот, ни во бугарцкиіот іазици, а сет своіствени само на македонските наречіа. Се питат: ке дозволит ли, и можит ли да дозволит Србиіа во тетовцкиіот гоор да се развиіат на место македонцките и србцки - бугарцки особини, а заедно со іазикот да се развиіат во тетовцко на место македонцки и србцки - бугарцките интереси? Имат ли она прао да протестуат против бугаризуаін'ето

на тетовцко и да барат зашчита на своіите интереси тамо против бугарцките посегуаін'а? Имат ли Русиіа морално прао да зашчишчаат нарамно со бугарцките и србцките интереси?

От тука іасно се видит да іет прашаін'ето за іазико, особено за іазико во областите со словенцко населеін'е, іедно од наі важните при разрешуаін'ето на македонцкото прашаін'е, Да имаше мег'у словените во Македониіа национално и религиозно единство, и да имаше сознааін'е за ниф во жителството, до сега на полоина ке беше решено Македонцкото прашаін'е. А до кога, іедни македонци се кажуаат патриархисти, друзи екзархисти; едни бугари, друзи срби, треки грци и бараат покроителство у различни балканцки држаи, даваік'и им со тоа прао да се бркаат во македонцките работи, до тогаі не можит да се мислит за обшчо востааін'е; до тогаі ке бидит само частично: со бугарцки, србцки, или грцки, но никако не, со чисто македонцки характер.

Тоа нешчо іет іасно за сите, само не за нас македонците и за раководците на сегашново востааін'е. Тиіе раководци праат сите усилиіа да покажат мотивите и самото движеін'е, како шчо се сакат ним; ама работа іет, оти не само ниіе, ами и друзите имаат разум и очи да видат и разберат, како іет истината. Комитето се срдит, зашчо консулите не осветуат работите, како шчо сет. Но ако се осветат тиіе како шчо

сет, то не ке се аресат на комитето. Комитето, со друзи зборои, барат европеіцките праителства да гледаат на работите во Македониіа со македонцки очи т.е. со очите на комитето; а да беше така работата, немаше зашчо европеіцките праителства да имаат свои агенти во Македониіа.

Но ако имафме ниіе морално прао да бараме от престаителите на европеіцките држаи во Македониіа точно и беспристрасно да осветл'уат своите праителства и европеіцкото обшчествено мнеін'е за работите во Македониіа, то наш морален долг беше, да сме и ниіе осветени во европеіцките интереси во таткоината ни, особено во интересите на балканцките држаици.

Ниіе требаше да знаеме, оти против нашето востаін'е ке бидат: и Кара-Влашко, и Србиіа, и Грциіа. Кара-Влашко не можит равнодушно да гледат на усилеін'ето на Бугариіа со дааін'ето на Македониіа автономна управиіа. На автономиіата се гледат, како на преодна степен кон соіединуаін'е на Македониіа со Бугариіа. Кара-Влашко не можит да допушчит на неіните граници создааін'ето на іедна голема Бугариіа, коіа, можит, после ке барат од неіа Добруджа! По тиіа политични сообразуаін'а, и да имат во Македониіа чисто бугарцко и само бугарцко населеін'е, она не ке допушчат соіединеін'ето мег'у турцките и бугарцки бугари; она не можит да допушчит во своіа пакост

нарушеін'ето на териториіалната целост на Турциіа. А Кара-Влашко іет во соіуз со троініот соіуз, кої шчо ке покроителствуат Кара-Влашките интереси на Балканцкиіот полуостров.

Интересите на Грциіа во Македониіа сет ушче по големи. И ако немат многу грци во Македониіа, пак Грциіа іет не по малку заинтересуана во нашите работи од друзите балканцки држаици. Секоі држаа се мачит, ако не да праит нои завладуаін'а, политични, економцки и културни, то да сочуат тиіе, шчо сет напраени од по напред. Грците со своіата цариградска патриіархиіа имаат наложено грцкиіо іазик во сколиіите и црквите на много македонцки краишча, каі шчо немат грци. Природно іет, да ке употребит Грциіа сите дипломатични патишча, за да се задржит во Македониіа на тиіа позициіи, каі шчо се наог'ат от средните векои, особено от времето на турцкото завладуаін'е на Македониіа, а грцките интереси во Македониіа се бранат, не од іедна Грциіа, а и од големите сили, шчо не сакаат да се усилит словенцкиіот елемент.

Но наі много іет заинтересуана во македонцките работи Србиіа. Она предіавуат етнографцки и историіцки петензиіи на Македониіа. Но осим ниф, имат и политични причини, коіи никоі пат не ке дадат на Србиіа да допушчит, да се решит македонцкото прашаін'е во полза на іедна од балканцките држаи,

особено во полза на Бугариіа. Автономна Македониіа, како пат, по кої шчо ке се доідит до соіединуаін'ето на Македониіа со Бугариіа, Србиіа никоі пат не ке допушчит. Уголемуаін'ето на Бугариіа от присоіединуаін'ето на Македониіа не можит да бидит допушчено от Србиіа не само за то, шчо со тоа ке се нарушит рамновесіето на Балканцкиіо полуостров, а наі много за то, шчо по негоото извршуаін'е Србиіа ке се наідит мег'у две по силни од неіа држаи: Австро-Унгариіа и Бугариіа; она ке бидит од ниф политично и економцки задушена, и ке требит да се подчинит, или на іедната, или на другата. Значит, државните интереси на Србиіа никоі пат не ке допушчат да се образуат бугарцка Македониіа. Немат сомнуаін'е, оти србцките интереси, како и интересите на Кара-Влашко и Грциіа, си имаат своі покроител'.

Значит, малите балканцки држаи, и ако на вид и да не играат рол'а во решеін'ето на македонцкото прашаін'е, коіе како да іет само во раците на големите држаи, во деіствителност имаат наі голем значаі.

Големите држаи заіавуат, оти они немаат непосредствени интереси во Македониіа, а работат само во име на праедноста. Но таіа праедност, како шчо рекофме, се разбират инак од грци, срби, власи, бугари, то и големите држаи, покроител'ки на малите, се іауваат предстаител'ки на своіеобразни праедности. От тука и не можит да се очекуат обшчо работеін'е во

македонцкото прашаін'е. Задружна работа іет возможна само во наімали реформи.

Ако іет така, то на кого се надеіафме со востааін'ето? На на Русиіа ли? Но Русиіа неколку пати официіално си изми раците пред крвопролиаін'ето. Ниіе, на место да се л'утиме на руските предстаители: А. Зиновіев, А. А Ростковцки и Машков, по арно ке напраифме, да се позамислиме за руската политика на Балканцки полуостров. Русиіа іет словенцка и праославна држаа. Она ослободи Србиіа и Бугариіа; она поможа на Кара-Влашко, Грциіа и Црна Гора да се ослободат. Она секога іет покроителствуала праославиіето и словенството. Ако іет така, то, шчо можит да напраит за нас Русиіа, кога во Македонцките работи сет забркани неколку словенцки и праославни народи? Можит ли она за атар на Бугариіа да оскрбит друзите балканцки самостоіни праославни држаи, чиіа самостоіност іет извоіуана со руска крв и руски пари, и да напраит тиіе држаи, да се одвртат од неіа кон друзите западноевропеіцки држаи, и да се чинат во нивните раци орадиіа, напраени против Русиіа? Можит ли Русиіа со своіата политика да оттолкнит от себе балканцките праославни држаи? И шчо добиіат она за таіа загуба? Благодарноста на Бугариіа, можит! Но бугарцката благодарност іет само ден до пладне, а после бугарите ке речат, оти тоа го напраи Русиіа со своіи планои да завладит Балканцки полуостров, спасеін'ето на коі ке се наог'ат во Англиіа, и за тоа

бугарите, на место да се во соіуз со „великата освободителка", ке се фрл'ат во скутоите, или на Англиіа, или на друзите неприіатели на Русиіа и словенството. Значит, при современата поставвка на македонцкото прашаін'е, ниіе очекуафме за наш атар Русиіа со своіи неомислени постапоци, да се откажит од неініте интереси на далекиіот исток, и заіедно со тоа да потрпит поразиіа на блискиіот исток. Арно ама не било така, како шчо мислефме ниіе.

И така неуспехо на востааін'ето іет іасен, како бел ден. То от самиіо зафаток іет постаено на лоша осноа: не іет обшче македонцко, но іет частично, и имат бугарцка боіа. Во него имаат раководна рол'а само македонцките словени, шчо се викаат бугари. Интелегенциіата, не само на друзите македонцки народности, ами и на самите македонцки словени, беше непричастна во управлеін'ето на комитето. Комитето, како таіна организациіа, се боіеше да пушчи каі себе равноправни членои од друзи народности, от словени србоманни и гркоманни, или пак и само со србцко и грцко образуаін'е, от страф негоите таіни да не станат достоіаін'е на балканцките држаици. Организациіата беше и іет завиіена во таіна, така да долните неіни членои сет слепи орадиіа за исполнуаін'е само на работи, диктуани од горни сообразуаін'а и интереси. Тиіа сообразуаін'а сет само достоіаін'е на неколцина, туку речи, самозванци, или случаіно испливели на поврхнината македонци. Тиіе

луг'е сет вршителите на судбините на Македониіа. Нивната деіателност не подлежит на критика. Ако се осмелит некоі да критикуат деіателноста на таквиіа лица. се решаат да погинит од организациіата. И таква организациіа се кажуат идеална! Разбирам, оти не сите членои можат да знаіат сите работи. Но, ако и имат ограничеін'а, то ограничениіата требит да бидат разумни. Во организациіата требит да бидат сосредоточени наідобрите интелегентни сили во Македониіа. Требит да имат луг'е, коіи шчо можат по широко да погледат на прашаін'ето и да измерат безпристрастно и без увлечеін'а резултатите на секоі іеден рачкор на комитетцките работи.

Имат ли нешчо подобно во организациіата? Коіи сет во Бугариіа главните предстаители на организациіата? - Татарчев и Матов.

Можит да бидит, оти и іедниіо и другиіо сет луг'е со висок патриотизм и знаіан'е на положеін'ето во Македониіа. Но тиіе сет приврженци на краіни мери, без да гледаат на политичното положеін'е. После, како се видит, они мисл'ат за единствено праилна гледна точка на прашаін'ето за народноста на македонцките словени - бугарцката; а можит, си мисл'ат оти прашаін'ето за народноста на македонците іет второстепено и ке се разіаснит лесно со ослободуаін'ето на Македониіа. Но они требит да

гледаат во биднината деіствителноста, а не то, шчо им се аресуат.

И сите друзи раководци, како Радев, Станишев, Караіовов и пр., сет од иста категориіа. Тиіе си мислеа, доста іет іедно заіавуаін'е, оти Македониіа ке бидит за македонците. Комитетот можит да се пофалит и со по умерени раководци, но и тиіе мислеа, оти спасеін'ето на Македониіа іет само во дуовното іединеін'е па и господствуаін'е на бугарите во Македониіа. Можит он да се пофалит и со луг'е, коіи шчо сакаа дуовно да се отдел'ат македонците од бугарите. Но тиіе луг'е или се ограничиіа со издааін'ето на неколку книжки на македонцки іазик, или пак се ограничиіа со зборуаін'е македонцки дома, или со своите земіаци.

И така бугарцката боіа на движен'ето іет главната причина на неуспеот. Ако іет така, то шчо се барат од македонцката интелигенциіа, за да се олеснат нестреките за македонците от сегашната нестрек'на авантура?

Првото нешчо, коіе шчо се барат од нас іет: да знаеме нуждите наши и на нашиіо народ.

Не еднаш на митинзите во Софиіа и друзите градишча се имаат приимано резол'уциіи со изложеін'е на нуждите на македонците. Но тиіе резол'уциіи се имаат приимано во Бугариіа, под влиіаін'ето на бугарцкото

обшчество и от македонцката емиграциіа во Бугариіа. На тиіе митинзи не беше предстаен сиіот македонцко-словенцки народ со негоата интелегенциіа, за тоа резол'уциіите беа и не полни и іеднострани.

Македонцкиіо народ не толку се нуждаат, барем сега за сега, во официален іазик на болшинството, во генерал-губернатор од народноста со болшинство и во слободна преса, колку: во устрануаін'е или парализуаін'е деіателноета на националните и религіозни пропаганди; во устранеін'ето на враждуаін'ето мег'у приврженците на разните национални и религіозни пропаганди; во устранеін'ето на тоа недоверіе и обособеност, коіа іет сега мег'у македонцката интелегенциіа, воспитана во разни државици балканцки и служит на религіозно-националните пропаганди во Македониіа; во официіално признааін'е на македонцката народност и во внесуаін'е во нофузите и друзите официіални документи на лица от словенцки произлез од Македониіа името „македонец"; се нуждаат во земелен надел, како шчо беа сел'аните наделени со земіа при отмената на крепостничеството во Русиіа, Галициіа и др. страни. Тука идит и цел ред друзи реформи, во коіи флизаат и тиіа, шчо беа изработени од рускиіо и австро-унгарцки посланици во Стамбул и беа приемени од Н. И. В. Султано.

Задак'ата на македонцката интелигенциіа от сега на тамо ке требит да бидит да се одделат нагледно за сите: и за самите македонци, и за Турциіа, и за Балканските држаи, и за великите сили, интересите на македонците од интересите на друзите балканцки држаи и народи, и да се изучат подробно сите прашаін'а врзани со избавуаіл'ето на нашиіо народ и нашата таткоина от сегашното големо бедствиіе, и со процветааін'ето на нашиіо народ во дуовен и материален однос.

Таіа задак'а іет многу тешка и требуат големи заіеднични усилиіа. За тоа изучуаін'ето на таіа задак'а и исполнуаін'ето неіно бараат участіе во неіа от сите македонцки словени, без разлика на верцка или націонална боіа. За тоа македонцката интелегенциіа требит да престанит да се односит мег'у себе со недоверуаін'е. От пропагандите, во коіи служит, к'е требит да барат слободиіа, да се наог'ат во постоіано сносуаін'е со интелегенциіата и обшчеството од друзите пропаганди. Во слободните балканцки држаици, од време на време, македонцката интелигенциіа без разлика на пропаганди, требит да устроіат своіи македонцки собири, на коіи ке се разгледуваат и решаваат прашаін'а за дуовното и націонално процветуаін'е на македонците. Македонцката интелегенциіа секогаш, кога іет надвор от своіите официални работи, требит да зборуат мег'у себе на централното македонцко наречіе (Велешко-

Прилепцко-Битолцко-Охридцко), коіе ке требит да се воведит во сите религиозни и национални пропаганди и турцките сколиіи, како задолжителен предмет. Тоа наречіе имат да бидит литературен іазик на македонците.

Ако религиозните и национални пропаганди не посакаат да воведат нашиіо іазик во своите сколиіи, се разбират, оти само тамо, каде живеіат словени, и ако забрануат на своіите учители и попои да другаруат со македонцката интелегенциіа и обшчество од друзите пропаганди, то тогаі македонската интелегенциіа и народ, без разлика на пропаганди, требит да му изнаідат пат, со коі шчо к'е можит да се накажит таіа пропаганда. Ако таіа пропаганда се вооползуат со музавирлуци против неіните неприіатели, то интелегенциіата требит, да обіаснит на народо недостоіниіо образ на работен'е на таіа пропаганда, и да то повика, сам да се бранит животните своіи интереси. Ако народниіо протест во верцките и сколиіцки работи, во коіи требит обшчините да се признаіат слободни, се покажит од заинтересуаната пропаганда, како бунт со државна боіа и се барат државни мери против бунтовниците, то народо и интелегенциіата требит да се обрнат до консулете, како до третеіцки судиіи.

Ако неколку, или сите пропаганди се воспротиват за тиіа наши бараін'а и настоіаваат, во сколиіите и

црквите да се изучуваат и поминуваат само іазиците на пропагандите, то да се приімат обшчи и енергични мери против сите и религиозни и национални пропаганди во Македониіа.

Слободиіата на совеста іет признаена на секаде; она іет и ке бидит признаана и каі нас. Експлуатациіата со таіа слободиіа се преследуат на секаде и требит да бидит преследуана и каі нае. Іезуитите сет истерани, тукуречи, от сите европеіцки земіи, за тоа шчо експлуатираа со народната совест. Црковните ордени во Франциіа сет ограничени во сколиіцките работи, оти со ниф злоупотребуваат. Шчо іет било на секаде во Европа, можит да бидит и каі нас во Македониіа.

Секоі ке имат прао да исповедуат и мусул'манство и рисіанство во трите главни форми: праославиіе, католичество и протестанство. Религиозните потребности и убедеін'а сет за сите неприкосноени. Но религиіата никак не требит да бидит средство за престапни политични и национални цели, како шчо іет сега во Македониіа.

Ако разгледаме сега распространените во Македониіа религиозни пропаганди, то тамо ке наіме религиозните пропаганди во поекето случаіи да служат како орадиіе за национали и политически цели.

Протестанството и католичеството во Македониіа имаат само религиозни цели, оти предстаителите на тиіа пропаганди со уважеін'е се односуат до сите и наідробни национални особнини на сите македонцки националности. Ето зашчо никоі немат прао да се ополчит против работата на тиіа пропаганди.

Праославиіето, наі старата, наі распространената и основната религиіа на сите македонцки народности, за сожал'уаін'е, сосим изгубило од видот своіата главна цел'а да сеіит братство мег'у народите, да облагородуат срцата на верните. На место тиіа блатородни задаки праославіето сеіит само раздор и ненавист. Оно іет сега само наі главното средство во раците на хразни пропаганди со чиста национали и политични задаки. Праославиіето во Македониіа сега іет до толку искажено, шчо и не можит да бидит реч за една праославна црасва, - сега тамо имат 3 цркви, но не православни, а: грцка, бугарцка и србцка. Зашчо тоа да бидит така? Зар црквата не требит да бидит: Едина, Саборна, Вселенцка и Апостолцка?

- Да. Црквата требит да бидит имено Едина и Соборна, а не србцка, грцка и бугарцка. Црквата каі нас си изгубила своіата главна цел'а, за тоа македонцката интелегенциіа и народо имаат полно прао да употребат. сите своіи сили да лишат црквата во Македониіа от чисто национални цели и да и поврнат тиіа цели, коіи шчо и запоедал неі неініот Божествен

Осноач: да проповедуат евангелието на сите іазици т. е. на сите народи на нивните іазици.

Ако религиооните пропаганди се постараіат да побркаат на здружуаін'ето на македонцката интелигенциіа и македонцкиіо народ мег'у себе, то прво нешчо, коіе ке се потребат,.тоа іет, да се образуат во Македониіа: Едина, Саборна и Апостолцка црква т.е. да се возстаноит Охридската Архиепископиіа, коіа шчо ке бидит „Архиепископиіа всеіа Македониіи".

Религиозните пропаганди можат да имаат нешчо против здружуаін'ето на македонцката интелигенциіа и народ ,само по национални соображуаін'а. Ако іет така, то природно іет, оти, со бараін'ето црковна реформа, ке; се соіединит и бараін'е сколиіцка реформа т.е. Архиепископиіата ке земит во свои раце сколиіцката работа, и ке се дообразуат во неіа со народноста на своіата паства: во грцките епархиіи и парохии ке се учит восколиіата и ке се служит во црквата на грцки іазик во влашките - на влашки; во словенцките на македонцки.

Тогаі сите наиионалии и религиозни пропаганди, коіи шчо цепиіа народо на разни групи, неприіател'цки една кон друг'а, ке се отстранат и ке настапит мир за народо, за Македониіа, за Турциіа и за Европа.

И вистина, одваі ли имат нешчо по арно од вакво свршуаін'е на македонцката криза: за народот то іет арно, оти ке се ослободит и од интригантите од разни народности, и ке се откажит од разни поддувуаін'а, коіи шчо го одвлекуваат од негоите мирни работи: црквата ке примирит безосновната вражда мег'у разните народности.

Таков исход на кризава іет нешчо наі арно и за Турциіа. Турцките дипломати се лажат многу, ако мисл'ат, оти ке сочуваат Турциіа во Европа поеке ако се придржуат до политиката: divide et impera. До кога имат во Македониіа почва за национални пропаганди, до кога не се отстранат причините, чуздате државаи да имаат во Македониіа поеке влиіаін'е од самата Турциіа, до тогаі Турциіа само ке расходуат на Македониіа, а не ке имат од неіа никаква полза, до тогаі секоіа минута ке требит да се боіит да не изгубит Македониіа; а ако се признаит официално, оти во Македониіа немат неколку словенцки народности, ами имат само іедна оддел'на, ни бугарцка, ни србцка, и ако се оделит Македониіа во самостоіна архиепископиіа, наіеднаш Турциіа ке се ослободит однабркуаін'ето во македонцките работи од сите 3 саседни државаи.

Нашите национални интереси диктуваат на македонцката интелигенциіа и на македонцкиіо народ, да се поможит на Турциіа да излезит од затруднител'ното положеін'е во коіе іа кладеа

религиозните и националните пропаганди во Македониіа и државите, заинтересуани во ниф. Нам не ни требит присоіединуаін'е до Бугариіа, ни до Србиіа, ни до Грциіа. Целоста на Турциіа за нас іет по важна, от колку за Русиіа и западна Европа. Турциіа іет страната, шчо се наог'ат во наі арно географично положеін'е. Турцкото поданство и сочувуаін'ето на целоста на Турциіа ни даат прао на македонците да се ползуаме низ цела Турзциіа со прао граг'анство. А тоа прао можит да ни даит голема материална полза. Ето зашчо македонцката интелигенциіа, ако изучит подробно своіите интереси, то на прво место требит да постаит и за себе и за своіот народ: со сите свои морални сили да сочуат целоста на Турциіа. Во замена на тоа, ниіе ке имаме лице и прао, да се надеіаме од нашиіо великодушен гооподар, да добиіеме полна автономиіа во црковното и сколиіцко дело и полна равноправност пред законо и во местната самоупраа во Македониіа. Таква самоупраа никак не іет опасна за целоста на Турциіа. Напротив она ке уредит односите мег'у македонцките народи во вечни времиін'а.

И така усилиіата на македонцката интелигенциіа и народо требит да се обрнат на националното соіединуаін'е на макеонцките словени во іедно цело и на соіединуаін'ето на интересите на сите македонцки народи. Националното и религиозно неприіател'ствуаін'е требит да станит само іеден жалостен спомин. Солидарната работа на

македонцките народности требит да се обрнит кон сочувуаін'ето на целоста на Турциіа. Во замена на тоа, Турциіа ке раширит праините на сите македонцки народности пред законо и во административното управуаін'е, и ке покроителствуат на националното развитіе на сите македонцки народности.

Таква мирна програма на македонците ке стретит поддржка и одобреін'е у великите сили, заинтересуани со сочувуаін'ето на целоста на Турцко. Великите Сили ке поможат на Турциіа да се оддалечат сите неправини за македонцките народности од националните и верцки пропаганди и да се обезпечит нивното самостоіно сашчествуаін'е и развиіаін'е.

Малечките Балканцки државици, коіи шчо сет заинтересуани и поддржуат пропагандите, на прво време ке се расрдат на Императорцкото Султанцко праителство за тоа, шчо пресече „вековните" привилегиіи, но ке поминит време и они ке се примират со устранеін'ето на пропагандите, оти тоа устранеін'е, ке бидит во нивна полза: ке престанат да праікаат во Македониіа секоіа година своіите милиони франкои, от коіи за ниф никогаш не іет имало, и не ке имат никаква полза. Тиіе милиони не само сет пропадали до сега без полза, но и имаат поддржуано неприіателство мег'у балканцките држаи, кога тиіе по своіата географцка близост и іеднакви интереси,

требит, една со друга да помагаат заіедничното економцко развиваін'е.

По горе, кога зборуаф іас за неуспео на востааін'ето, іас рекоф, оти неуспео се должит на частичноста негоа. Іас зборуаф, оти кога се праит востааін'е од името и во полза на сите македонцки народности, тогаі на тоа требит да се имат полномок'ност и участиіе на сите народности во организациіата.

Сега, кога зборуам іас за истеруаін'ето на пропагандите од Македониіа, за примируаін'ето и обіединуаін'ето на македонцката интелегенциіа и народности, можит некоі да си помислит, оти тоа обіединуаін'е ке ни поможит да се подигнит іедно обшчо востааін'е, коіе шчо ке имат по голем успеф. Ке погрешит, коі ке напраит такво закл'учуаін'е.

Іас ушче по горе рекоф, оти ниіе сме заинтересуани во целоста на Турцко. И вистина, каква полза еа нас од присоіединуаін'ето со Бугариіа, или Србиіа, или Грциіа? Тиіе државаи сет по културни од нас, а како таквиіа само тиіе ке имаат полза од присоединуаін'ето кон ниф Македониіа. После таквоа присоіединуаін'е на цела Македониіа до іедна од балканцките државици не іет возможно - друзите државици ке побркаат на него. Возможен іет дележот на Македониіа мег'у малите државици, или окупираін'ето на Македониіа од

Австриіа. Но можит ли да бидит по голема нестрек'а за македонците од раздел'уаін'ето или окупациіата?

Малечките државици балканцки без церемониіа ке земат во своіи раци сите дооди,од завоеваните части на Македониіа, а македонците ке се обрнат во просіаци, откако си загубат првен своіите национални особини.

Можит да се предречит, каква ке бидит судбата на Македониіа под Австро-Унгариіа: Босна и Ерцегевина іасно ни покажуваат, оти не ке поминат и 10 години од Австриіцката окупациіа, како ке зафатат македонците без разлика на вера и народност да си оставуат своіите катои и да се исел'уат.

А и присоіединуаін'ето до іедна од балканцките државици, шчо не іет никоі пат возможно, ни делеін'ето, ни окупациіата, не сет водзможни без revол'уциіа од натре. И имаат ли смисла тиіе револ'уцииі, кога ни обезпечит Н .И. .В Султано националното и религиозното сашчествуаін'е и ни гарантират равноправност пред законо и во областната самоупраа со турците? А се имаат осноаін'а да се мислит, оти Иксператорцкото праителство іет исполнено со добри намереін'а за своіите македонцки народности. Историіата помагат да секоі народ да си видит грешките, коіи шчо имат праено, и да се чуат да не се повторуат. Сегашното востааін'е іет многу поучно, како за нас, исто така и за турците. Іас не можам да

допушчам, турците да не се поучат од него: iасно iет за секоi, па и за турците, оти Турциiа не можит поеке да сочуат Македониiа ако продолжат истата политика, кон нас, шчо iе водеше досега, Турциiа не можит да да сочуат таiа своiа провинциiа без содеiство на местното жителство. Iедна воiска не iе доста, како шчо не iет доста и доволството на меншеството на населеiн'ето. Турцкото господство во Македониiа ке се сочуат само тогаi, ако во неiа имат многочислено населеiн'е, коiе шчо видит своiето благосостоiаiн'е обеспечено само под власта на Турциiа. Тоа населеiн'е ке составуат главниiо оплот на турцките интереси во Македониiа. А поддржката на болшинетвото Турциiа ке добиiит само, ако се погрижит да воведит во Македониiа истинцки реформи, способни деiствител'но да сочуваат националните и религиозните интереси на поданиците, нивните граг'ански праа и сносно економско сашчествуаiн'е. Ако тиiа потребности на поданиците не се сочуваат, и Турциiа продолжаат да бидит неискрена во прилагаiн'ето на реформите, то от тоа ке пострадат наi многу пак она: 1, она ке бидит принудена со сила да воведит некоiи реформи, 2, ако и после тоа населеiн'ето не бидит оградено во национално-религиозен и економцки однос, то со тоа ке се восползуваат неприiатиелите на Турцко да напраат во Македониiа брканица за да ловат риба во матна вода.

И така првото нешчо, коiе шчо ке требит Македонцката интелегенциiа да се добиват, тоа iет:

устранеін'ето на недоверіето мег'у интелегенциіата, со разно национално и религиозно образуаін'е, обіединуаін'ето на таіа интелегенциіа, како во самата Македониіа, така и зад неініте граници; совместното обсудуаін'е обшчите интереси на Македонците; устрануаін'ето на национално-религиозната мрзн'а; воспитаін'ето на македонцките словени во чисто македонцки национален дух; задолжителното изучуаін'е на македонцкиіо іазик и слоесност во средно-учебните заведеін'а во градоите со словенцко населеін'е; обучеін'ето во селцките сколиіи со словенцко населеін'е на македонцки іазик. Во словенцките села во црквата словенцко богослужеін'е. Ако тиіа бараін'а стретат отпор од некоіа от пропагандите, то да се молит турцкото праителство и Големите Сили, да се отдалечат од Македониіа деморализуіук'ите пропаганди, да се востаноит Охридцката Архиепископиіа, во раците на коіа да преминит црковно-сколиіцкото дело за сите рисіански народности во Македониіа.

Друго нешчо, коіе се барат од нас, іет, да се обрниме до нашите браік'а, шчо воіуваат во таткоината ни, да сложат оражіето, за да се даит возможност на Русиіа и друзите сили, да земат сите мери, шчо зависат од ниф, да се удовлетворат сите наши религиозни, национални и економцки интереси.

Іасно ми іет, со какво негодуаін'е ке се однесат множина кон тоа мое предложеін'е. Можит, ке го наречат и предател'ство. Можит да бидит, да се наідат и л'уг'е, коіи шчо ке речат, оти требит да се мавнат от тоіа свет лица со такви мисли.

Коі како сакат, нека речит, нека мислит и нека приіимат против мене. Долго кон народот и таткоината му диктуваат да се искажам во таква смисл'а. Іас сум іеднаш уверен, оти во постапоко ми немат нишчо предателцко: 1, оти мислите, не само на частни лица, како мене, но и на сите македонци од боіното поле и од Бугариіа, и мислите, бараін'ата и предложеін'ата на целиіо бугарцки народ и бугарцкото праителство, не сет во состоіаін'е, да изменат погледите на Големите Сили и Русиіа на нуждите на македонцкиіо народ; 2, сите усилиіа по натамо одваі ли ке изменат поведеін'ето на државите во нашето прашаін'е. Наі много, шчо можит да бидит, тоа іет - европеіцка конференциіа; но таіа конференциіа не можит да се зафатит по рано от пролетга, и то, тогаі ке се зафатит само, ако востааін'ето тогаі бидит по силно от сегашното. Но можит ли да се предвидит одот на востааін'ето? Пак и да се допушчит, оти востааін'ето тогаі ке бидит, и по силно от сега, и ке принудит Европа, да се повикат европеіцка конференциіа, можит ли некоі да предречит, оти решеін'ата на таіа конференциіа ке бидат во наша полза? - Одваі ли.

Европеіците до сега си имаат напраено непраилен закл'учок за народноста на македонците, и ето зашчо, последните, коіи носат на своіот грб сите тешкотиіи и нестреки от сегашното востааін'е ке имаат наі малу полза од решеін'ето на конференциіата. Требит да бидиме слепи, за да не видиме тоа, шчо іет очигледно. Во конференциіата ке се земат цел ред мери во полза на македонцките народности. Но коіи сет тиіе народности? .- турци, бугари, срби, грци, власи, арнаути.

Кого требит да броіат на конференциіата: бугарин, србин, грк? Каде іет границата мег'у ниф? Наі после коі ке заседаат на таіа Конференциіа? Коі ке даат сведеін'а за македонцките народности и нивните потребности? Зар не іет іасно, како бел ден, оти предстаители од нас немат да имат, оти ке решаваат нашите судби, без да не питат нас, шчо бараме ниіе, а зато, ке питат нашите неприіатели, коіи имаат своіи државаи и своіи дипломати, икоіи ке извлечат сета полза од нашата пролиена крв?!

Не браік'а! Никаква конференциіа не не спасават. Многу по арно ке бидит, да се довериме на наі многу заинтересуаните во нашите работи државаи, особено на праославна Русиіа, коіа знаіит убао нашите нужди, а не да се надеіаме во сами себе и во некакви конференцииi. Да беше било така лесно и арно созиваін'ето на конференциіа, и сега ке имафме друг

способ трактуаін'е на нашите работи и наместо Европа да остаит Русиіа и Австриіа да решаваат нашето прашаін'е, сите европеіцки Големи сили ке сакаат во него да играат іеднаква рол'а. А шчо пишит англицкиіо министер-председник на кентерберіцкиіо архиіепицкоп за политиката на Големите Сили во нашите работи: „участіето на сите Сили воразрешеін'ето на македонцкото прашаін'е само можит да задржит, на место да ускорит, неговото разврзуаін'е. Во дадениіо случаі наі арно іет инициіативата и наі главната рол'а да іет во раците на наі заинтересуаните големи држаи, коіи наі арно знаіат нуждите на македонците". - Да, ниіе требит да знаііме, оти од участіето на сиіот „концерт" можит да се очекуат големо неблагозвучіе, по малко давлеін'е на Портата, от колку можит да се очекуат од работите на двете наі многу заинтересуани држаи. Држаите разно гледаат на прашаін'ето, а тоа разногласіе бркат на іеднодушно давлеін'е на Портата. Можит ли да се мислит, оти на конференциіата ке имат по големо іедногласіе, от тоа шчо го видиме сега во постапоците на двете заинтересуани држаи? Сегашната конференциіа ке бидит сосем во Друзи условиіа от тиіе, во коіи работеше конференциіата пред последната рускотурцка воіна.

Сегашната конференциіа ке изиграет само во полза на малите држаици, шчо бараат на есап на македонците да си осноат и рашират праата на нивните народности.

Ако іет така, а инак не можит ни да бидит, то ексик му и конференциіата!

Іедно іет така, то немат смисл'а и по накашното сопротивуаін'е. Знаете ли, шчо мисл'ат тиіе, шчо сет за по накашното сопротивуаін'е? - Іедно имаат надеж за набркуаін'е на Силите; друго, се надеіат на конференциіа; и трек'о, кажуваат, ако не бидит ни іедното, ни другото, то ке напраат Турцко економцки да пропаднит со долгото содржуаін'е на голема воіска. Іеднаш се видит, оти двете првни надежи не ке бидат во наша полза. А трек'ото ушче по малу. Зошчо ке питате?

Европа имат интерес, да се сочуат Турцко, ето зашчо, ке му дават средства, за да се сочуат. А коі ке и плаік'ат тиіе пари и процентите од ниф? - Пак ниіе. Но да предположиме оти турцкото економцко разоруаін'е не ке се отразит на нас. Но не іет ли іасно, оти, ако Турцко ослабнит економцки ниіе к'е ослабниме во неколку пати поек'е? Не знаеме ли ниіе, оти сето време, до кога ке се продолжаат борбата со четите, турцкиіо аскер ке грабит, ке насилуат и ке праит секакви друзи пакости на населеін'ето? Народо не ке можит да вршит своіата работа, а од друта страна ке трибит да ранит гладната турцка воіска и четите?

Борбата имат, не толку национален, колку религиозен характер. Како та іет опустошител'на, во неколку пати

поеке од обичната воіна! Тоа опустошеін'е имат смисл'а, ако се имат надеж на успеф. Сиіот надеж наш іет на европеіцко набркуаін'е. Но іасно іет, оти такво набркуаін'е немат да последуат. Ниіе мислиме, оти Европа ке се сожалит над мирното населеін'е, и заради него ке се набркат во нашите работи. Но имено нашите есапи не даваат на европеіците возможност да се претечат на помок' на мирното населеін'е. Европеіците кажуваат, оти не можат да напраат нишчо, оти секоіа мера од Европа, комитето ке приимит за пооструаін'е на негоата агитациіа.

Значит, до тогаі, до кога ке се продолжит движеін'ето ниіе не можеме да очекуаме деіствително набркуаін'е во нашите работи, и до тогаі нашиіот народ ке бидит принуден да трпит наі големи бесполезни и бессмислени нестреки.

Во таков случаі имат ли смисл'а по накашната борба? - По моето мнеін'е немат. Ниіе немаме излишни народни сили, за да и принесеме на жртва за бугарцките, србцки и грцки интереси, оти сегашната борба іет само во туг'а полза. Нашите народни сили сет нужни и за културна борба.

Да допушчиме и противното, оти сегашната борба наі после ке принудит Европа да се набркат во турцките работи и да принудат Турцко да даит равноправност на македонцките народи. Дали ниіе македонците

(словените) во таков случаі ке можеме да се поздраиме со успеф? Мисл'ам не. Равноправноста ке бидит за сите народи, па и за турците, грците и пр. и пр. Значит, нашата крв се проливала за праата на тиіа народности, коіи шчо, или си седеа мирно во време на борбата, или беа против нас. Малу іет тоа, шчо ниіе проливафме крвта на нашиіот народ за туг'ите, па и за интересите на нашите неприіатели, но со нашата крв и разореін'е, к'е се восползуваат нашите неприіатели от слободните држаици за да продолжаваат со своіите религиозни и национални пропаганди, да не дел'ат на протиоположни и неприіател'цки лагери: срби, грци и бугари.

После борбата на боіното поле, ке настапит време да се бориме на културна почва, и во тоа време, наместо да имаме возможност, да се ползуаме со плодоите на пролиіената крв и да преуспеваме културно, ниіе, и тогаі, како и сега, ке требит да помагаме во наша вреда, то србцките, то грцките, то бугарцките интереси.

При таква национална раздвоіеност, и при полното економцко разоруаін'е беземислени к'е станат секакви конференции, набркуан'а и реформи, оти сите ке водат кон іеден дележ на Македониіа. По сите тиіа сообразуан'а, како и по полната убеденост во тоа, оти, не само бесполезно и невозможно іет по накашното успешно сопротивуаіае, іас мисл'ам, оти наш долг іет

да замолиме македонцката интелигенциіа, коіа имат влиіаін'е на сегашното движеін'е, да обрнит своіот поглед на сериозноста на положеін'ето, да измислит патот и сите средства, колку се можит по скоро, за да се искажит полно довеpіе кон постапоците на заинтересуаните Големи Сили во полза на македонците, и откако ке им даіит обек'аін'е, да прекинит, по накашната борба, да и замолит да се помогнит, морално и материіално на пострaданото населеін'е да се попраит; да замолит, да се воведат сите предложени реформи и тиіа, коіи лгчо ке наідат Силите за нужно, како раширеін'е на израбогениіо проект; да се отстранат пропагандите и востаноит Охридската Архиепископиіа со црковносколиіцка автономиіа, амнистиіа на емигрантите и сите четници, признаін'е на словените во Македониіа за одделна народност: македонци, и внесуаін'е на тоа име во официалните книги и пр.

Со полното прекратуаін'е на востаін'ето, ке се установат мег'у нас и турците односи, коіи одговараат на интересите и наши, и нивни. Тогаі ке се имат возможност да се видит, оти нашите интереси со нивните така сет сплетени, шчо, со загубуаін'ето на іедните, губат и друзите, а сета полза извлекуваат од нашето неприіател'ствуаін'е треки, ке се речит, малите балканцки држаи. Тоа се видит особено іасно од возможнните последици на востааін'ето, коіи за наша и турцка стрек'а не последуваа. Зборот ми іет за

делеін'ето на Македониіа мег'у малите балканцки држаици.Востааін'ето се дигна и разори, и нас, и турцката држаа. Вредата од него, и за нас, и за Турциіа іет громадна, но па по мала отколку, шчо можеше да бидит. Стрек'а и за нас и за Турциіа іет, шчо мег'у Бугариіа и Србиіа немаше никакво согласуаін'е по македонцкото прашаін'е. А такво согласуаін'е немаше, зашчо Бугариіа мислеше да присоіединит до себе цела Македониіа сама без помок' на друзите саседни и големите државі. Бугариіа се излажа во расчето. Во тоа се состоит нашата и стрек'ата на Турцко. Бугариіа до сегашното востааін'е немаше политички опит за решеін'ето на македонцкото прашаін'е, ето зашчо, сите маневри да се решит оно излегоа іалови. Бугариіа до сега не знаіеше, оти решеін'ето на македонцкото прашаін'е не іет искл'учител'но во Софиіа, ами колку во Софиіа, толку и во Белград, т.е. во согласуаін'ето мег'у Софиіа и Белград. Тоа согласуаін'е до сега се броіеше за државна измена, но от сега, от како си испитаа бугарцките дипломати сето безсилиіе, и при наі големите своіи усилиіа сами да решат македонцкото прашаін'е, ке се наідит цел ред бугарцки дипломати, коіи ке погледат на тоа согласуаін'е, како на неизбежно зло. Сегашниіот политичен опит да беше бил у бугарите по напред, ке се пристапеше, прво до раздел'уаікето на сферите на влиіаін'ето во Македониіа мег'у срби и бугари, а после во време на востааін'ето, србцките и бугарцките воіски ке навлезеа во Македониіа. Таков ке бидеше излезот на востааін'ето

при по голем опит мег'у бугарцките дипломати. За наша стрек'а, тоа патниіе се избаифме од дележот на таткоината ни и Турцко от загубуаін'ето на іедна од прекрасните своіи провинцииі.

Востааін'ето не донесе делеін'ето на Македониіа: тоа іет положител'ниіот резултат од него. На тоа делеін'е, стрек'но іет избегнато само от случаіната неопитност на нашите неприіатели. Делеін'ето ни грозит ушче поеке во идно време от по големата опитност на нашите неприіатели: Бугариіа можит да закл'учит со Србиіа догоор за разделеін'е сферите на влиіаін'ето во Македониіа. Такво разделеін'е на сфери на влиіаін'ето неминуемо ке донесит дележ на Македониіа, ето зашчо, іеден од наі главните долгои на македонцката интелегенциіа іет, да се отстранат еднаш на секога од Македониіа бугарцката и србцка пропаганда, да се оснуатво Македониіа своі дуовен центр за македонците и тоі центр, како и самите македонци, да немаат никакво зимаін'е дааін'е со соседните балканцки држаи и народи. Во таіа мера се состоіит предотврак'аін'ето на дележот на Македониіа и сочувуаін'ето на таіа провинциіа за Турцко. От тука іет іасно, оти арно сознаіаните интереси на турците и македонците им диктуваат, не да трошат нивните сили во мег'уусобна борба во полза на обшчите нивни неприіатели, ами да си подадат іеден на друг рака, и да отстранат сите фактори, шчо бркаат на нивните приіател'цки односи и обшчи интереси.

Со прекратеін'ето на востааін'ето ке зафатит во Македониіа мирна културна работа. Она ке требит од нас установаін'е арни односи кон сите народности, шчо насел'аваат Македониіа. Нашата интелигенциіа до сега не можа да установит наі желател'ните односи мег'у нас и друзите македонцки народности. Тоа отчасти не зависеше од неіа. Така, односите на нашиіот народ кон турците и мусул'маните у опшче поеке іет заисел от последните, отколку од нас: ако мусул'маните гледаа на рисіаните, како на л'уг'е рамни ним, то немат сомнеін'е, оти не само ке бидеа наі арни односите мег'у рисіани и мусул'мани, ами можит, и да немаше востааін'е. За сожал'уаін'е, мусул'маните и до последно време не можаа да се ослободат от своіо стар предрасудок, да гледаат на рисіаните, како на по долна раса од ниф. К'е се надеіаме, оти турцкото праителство и турцката интелигенциіа ке се уверат во сета вреда, шчо причинуат подобен предрасудок и ке се постараат да го искоренат, и со тоа ке попраат односите мег'у рисіаните и мусул'маните.

Добрите односи мег'у грците и нас македонците (словените) пак поеке зависат от првите, от колку од нас. За да се попраат тиіе, грците ке требит да се откажат от своіата „мегали идеіа" и да признаат праото на сашчествуаін'е и на македонцката народност редом со грцката во Македониіа. Особено патриархиіата, како установа вселенцка, требит да престанит да посталуат, како установа со грцки характер. Она требит свето да

чуат праата на сите рисіани, а не да пожртвуат праата на іедни во полза на друзите. Особено іет нужно, патриархиіата свето да чуат праото на националното сашчествуаін'е на сета своіа паства. Тогаі ке се избегнит конфликтот мег'у грците и македонците, оти последните не бараат, тиіе, шчо зборуваат грцки, да имаат во своите цркви старомакедонцки іазик, а во сколиіите сегашниіот македонцки іазик, ами тоа се барат само за тиіе, шчо зборуваат македонцки. Ако пак патриархиіата продолжит преследуаін'ето на македонцкиіот іазик мег'у македонците, и место него пропагандират грцкиіо іазик, со тоа ке натерат македонците да гледаат на неіа, како на орадиіе на грцката национална пропаганда. Во таков случаі, и грците и патриархиіата ке ни се обіаат за неприіатели на нашата народност, и наш свет долг ке ни бидит, да одбиеме сите грцки напади на нашата народност. За таіа борба мег'у рисіани ниіе свал'аме от себе одгоорност на грците и патриархиіата, оти ниіе во тоіа случаі не нападаме, ами се браниме от чузди покушеін'а.

Наі арни можат и требит да ни бидат односите со власите. Нашите интереси никаде не се престрек'аат со влашките. Власите поеке живеіат во градоите, и сет трговци, а ниіе поеке сме во селата, и сме селцки стопани. Тиіе од власите, шчо живеіат во селата, се занимаваат со овчарство. Власите и нашиіо народ се разликуваат: по іазлк, носиіа, характер, така да никоі

пат власите не можат да претендираат на нашите села, исто така, никоі пат ниіе не сме кажуале оти влашките села сет наши. Мег'у нас и власите немат никаква историіцка недоразбериіа. Власите никоі пат не сет имале, никаква власт. над нас, и никоі пат не ни се сториле никаква пакост, Исто така и они немаат нишчо патено од нас. На опаку, ушче от средните векои мег'у нас и власите іет имало секоі пат согласіе. На таква почва можит да.се развиіит наі срдечна дружба мег'у нас и власите. Таіа дружба требит да пушчит глабоки корени мег'у двата братцки народи, за да им даит возможност, рака за рака да врват по тешкиіо пат на културниот прогрес.

Іедно се установат праилни односи мег'у нас и друзите: рисіанцки и мусул'манцки народности, іедно се признаіит нашата народност од праител'етвото на Н. Ц. В. Султано, се внесит во нофузите името македонец, се напраат првите постапоци за нашето национално и религиозно ослободуаін'е от пропагандите и се воведат политичните преобразуан'іа, предвидени от реформаторцките сили; іедно се приіимат мери за економцкото попрауаін'е на нашите селцки стопани, па и до воведуаін'ето на сите тиіе подобруаін'а во нашето националнорелигиозно и економцко жиуаін'е, ниіе-македонцката интелетенциіа ке требит да напраиме ушче іедно, а то ке бидит и.наі важното: да приложиме сите своіи физически, интелектуални и морални сили на нашето национално возродуаін'е.

Последното востааін'е ни покажа, оти тоіа пат, по коі шчо одефме, сега іет погрешен и опасен. Тоі требаше много жртви, а дааше малу полза. Револ'уциіата не компрометира пред нашето праител'ство и не не исстаи во добра боіа пред европеіцкиіот свет. Но во се тоа ниіе сме малу криви. Од іеднастрана не поддупуваа кон востааін'е; од друга - ниіе сме млад народ и се увлечефме со іедна нездрела предприіимачка. Како младите л'уг'е, кои предпочитаат во работеін'ето скокои, на место постепено, но постоіано работеін'е во іеден исти праец, и младите народи предпочитаваат скокоите пред постоіаната упорна работа во іеден исти праец. До сегашното наше работеін'е, особено востаін'ето беше неомислена младенческа работа, но они ни се опростуваат, іедно, зашчо до сега ниіе бефме млад народ, коі шчо одваі се проникнуат со своіето национално самосознаін'е, а друго, зашчо до сега, не живеіки како оддел'на национално-религиозна іеденица, се наог'афме под влиіаін'ето на разни национални и религиозни пропаганди. Но тоа шчо ни се прошчааше до сега, не можит да ни се опростит за од напред.

Сега ниіе не можиме поеке да гледаме на себе и своіо народ, како на іеден младенчески народ, без политичен опит. Ниіе поминафме во своіето историіцко развиіаін'е веке важни стадиіи, коіи можит да состаат епоха во историіата на коі и да бидит народ. А ноата

епоха налагат на нас ноа требност, - културно работеін'е.

До сега работеше народот со интелегенциіа задружно, но работеін'ето беше распределено не іеднакво: народотсе іавуаше исполнуач на планоите на интелегенциіата, кога последната не праеше нишчо поеке от состауаін'е планои или организуаін'е на реовл'уционо движеін'е. Организаторцката работа іет пак работа, но не можит да се речит да іет од тешките. Подготвуаін'ето за револ'уциіа іет работа, коіа, можит, требит нервно работеін'е, но тоа работеін'е не іет толку мачно и толку ценено, колку се мисл'ат револ'уционерите- младата наша интелегенциіа. Подготвуаін'ето на іедно востааін'е се продолжаат 5-10 години и после сите забркани во него, или умираат, или пак, ако остацат живи, требит да останат без нишчо, и да си изберат некоіа друга работа, коіа ке требит да зафатат од ноо, и за коіа, можит, и не сет сосим приготвени. Организаторцката работа не іет толку мачна и за тоа, шчо, обично, ортанизаторите често, мислеіки, оти нивниіот жиот іет по важен од жиотот на сел'аните, подстауат на наі мачните работи простите работници, или народот. За тоа организаторцката работа од іедна страна іет работа за іеден чоек, шчо предпочитат временото напрегуаін'е на силите пред постоіаниот упорен и мачен труд, од друга страна, она іет и безнравствена, зашчо, при неа, не чоек се жртвуат во полза на обшчеството, на народот

вoi, или на чоешчината, а со народот праит опити за своиите фанастични планои македонцка интелегенцииo! Време iет да се помисли, да iет грешно да се праит опит со туг'и чоешки жиоти за нашите фантастични планои.

Но со тоа iас не сакам да кажам ниiе да престаниме да идеализираме и да живеiеме со народни идеали. Не! Ниiе не можиме да живуаме без идеали: само нашите идеали от сега ке требит да бидат по чисти от понапредните. От сега ниiе ке требит со нашата патриотична работа да искупиме нашите греои пред нашиio народ. От сега ниiе ке требит да се жртвуаме за негоите интереси и со тоа да му отплатиме за негоата вера во нас и за негоото послушно и точно иеполнуан'е планоите на организациiата. Како можит нашата интелегенциiа да се одолжит пред нашиio народ за дадените од него жртви? На тоа прашаiн'е iас одгоориф, кога зборуаф по горе за борбата со пропагандите и за постааiн'е на нашиio народ во добри односи кон сите македонцки народности.

Но главно, како шчо напомниф пак по горе, ке се award поможит на нашиiот народ со културно работаiн'е, а наi поеке со просветуаiн'ето.

Науката и литературата сет наi важниiот фактор во развиiаiн'ето на iеден народ, како народ, По степента на развиiаiн'ето на науката и литературата у iедан

народ се мерит негоата култура и по ниф се дел'ат народите: на културни и не културни; културните народи владеіат, а не културните робуваат. Само со знаіаін'е и просветеін'е, само со културна работа ке можит нашата интелегенциіа да попраит и искупит своіите грешки пред нашиіот народ.

Ке речат некоіи, оти културната работа іет возможна само кога имат политична слободиіа; без неіа она іет не воомохна. - Вистина во таіа забелешка имат іеден дел истина, но само іеден дел. Главното, условіе за културна работа не іет полната политична слободиіа, а моралната воспитаност на народот и негоата интелегенциіа, сознаін'ето на нравствен долг пред народот у секоі член от тоіа народ. Полната политична слободиіа не чинит за нишчо, ако іеден чоек не сознаат, оти негоиіот чоечки долг, негоиіот долг пред своіата таткоина и своіот народ іет: труд, труд и пак труд. Слободиіата чинит само за ползуаін'е од резултатите от своіот труд, но не толку за самиіот труд, А за да можит чоек да се ползуат од резултатите на своіот труд, требит прво да се потрудит. Да работит и да се трудит можит чоек и при по стеснени политични условиіа.

За да си очистиие совеста пред народот наш за дадените од него жртви, требит, значит, да се зафатиме за културна работа. А при тоа да цените своіето работеін'е, не по надворешниіот негов вид, а по

негоата ценост, а цената на трудот се мерит со потребните за него сили. Ако гледаме така на трудот, и ако искрено сакаме да се одолжиме пред нашиіот народ, то не ке се извинуаме да немат почва за културно работеін'е. Почва за него имат, но немат сакаін'е. При сакаін'ето, ако не ке можиме да печатиме много работи на нашиіот іазик; то зато нашата интелегенциіа ке можит да послужит, како жива народна енциклопедиіа, во коіа ке се имаат точни и проверени сведеін'а по сите оддели на науката и литературата.

Но точни и проверени сведеін'а се добиіаат при многогодишно упорно работеін'е, и то кога се работит со сознааін'е, да се иополнуат со работеін'ето долгот кон таткоината и своіот народ. А таквоа многогодишно упорно работеін'е іет по полезно, по мачно и по нравствено од револ'уционото. Оно іет исто разумно. Ползата за народот од научното работеін'е на на шата интелегенциіа, ке се видит от тоа, шчо нашиіот народ сам со своіи очи ке можит да погледат на себе и на друзите народи, ке изучит своіите и туг'ите достоіинства и недостатоци. Іеден просветен народ можит да се срамнит со іеден умен чоек; за тоа, наш долг іет, да приложиме сите своіи сили, со своіето работеін'е да просветиме нашиіот народ.

Културното работеін'е іет по мачно од револ'уционото, зашчо првото іет умствено, а второто поеке физическо.

За ил'устрациіа земете изучааін'ето на класическите и нои іазици и кореспонденциіата на комитетот или распределеін'ето на четите. Револ'уционата деіател'ност іет времена и разрушаіушча, а не вечна, созидаіушча. А културниіот чоек, за да имат прао да се наричат таков, требит да созидат, а не да рушит. За да бидит здаін'ето здрао, требит да му бидит темел'от убав. За тоа чоек не требит, само за олеснуаін'е на своіата работа, отрицател'но да се однесуат кон много науки мачни, како старите іазици, но шчо состауваат осноаін'ето на много положител'ни сведеін'а и науки. Цел'ата да се добиіат положител'ни сведеін'а от сите оддели на науката, не само за нас лично, а како членои народни, ке требит да застаит секого од нас да посветит сите своіи сили, сето своіе слободно време за изучуаін'е на сите тиіа науки, шчо сет наі нужни за нашиіот народ и шчо требат наі много работа, зашчо за по лесните секоі пат ке се наідат доста охотници. Ниіе, ако сакаме да имаме чиста совест пред нашиіот народ и пред себе, требит да зимаме на себе, за да му поможиме, и наі мачните научни работи, а не да се изгооруаме, избираіки наі лесното, да немаме способности или призваін'е за тиіа науки, шчо требаат наі много труд и сакаін'е да се работит.

Културното работеін'е іет по нравствено од револ'уционото, зашчо со првото интелегенциіата се чинит истинцки слуга на своіот народ, а со

револ'уцииата она се обрнуат во немимлосрден експериментатор.

Наі после културното работеін'е іет разумно. Интелегенцииата со него разіасиуат наі важните за себе и за народот прашаін'а. А наі важни сет тиіа прашаін'а, шчо сет врзани со народното самосознааін'е.

Во последно време ниіе истапифме со бараін'е политична слободиіа, без да се запитаме, али сме ниіе дозрели до неіа, и али сега тоа ни іет наінужното? Нашите последни бараін'а до колку сет праилни, или не, не земам да решаам. За мене іет по важно прашаін'ето за нашето национално-религиозно и економцко возродуаін'е; а тоа можит да станит само со изучааін'ето на своіот народ, прво како одделна іединица, после во врска со друзите македонцки и балканцки народи, и наі после како член ,на словенцката фамилиіа народности. Такво изучааін'е ке внесит разумност во нашите односи кон сите упоменати народи.

Ето приближно какво можит да бидит наі главното работен'е на македонцката интелегенцииа за дасе попраат сите грешки напраени со последното востааін'е. И така работеін'ето наше ке требит да бидит на почва на народното просветеін'е: мирно, легално, евол'уциіно; оно ке имат за цел'а, интелегенцииата да бидит истинцка служанка на народот, а не на опаку. Но

за да бидит таіа служба благодатна, нам ке ни требит да создадиме народни служители, народна интелегенциіа, коіа ке си посветит сите своіи сили на народното благо. Ни требит интелегенциіа со іасно сознааін'е на моралниіот долг на чоека пред негоата таткоина и негоіот народ. Ни требит интелегенгциіа морално и умствено совршена.

Сегашната наша интелегенциіа требит да посветит сето своіо работеін'е над моралното и умствено усовршуаін'е на своіот народ и создааін'е на іедна идеална македонцка интелегенциіа.

Ако тоіа долг се сознаит, ако обіединуаін'ето на нашата интелегенциіа со бугарцко, србцко и грцко образуаін'е се достигнит, ако се парализуат работеін'ето на пропагандите и се успеит, тиіа сосим да се отстранат од Македониіа, ако се установат добри односи кон сите македонцки народности и се подобрит политичното и материіалното состоіаін'е на македонците, то, при сите дадени жртви, ке можиме краі другото да бидиме доолни од іедно: востааін'ето ни отвори очите на грешниіот пат, по коі до сега врвифме, по коі ке врвифме и за однапред, и без востааін'ето сами ке подготвифме почва за дележ; оно ни отвори очите на много наши нужди, коіи шчо и не и предполагафме по напред.

Даі, Боже, сегашното востааін'е да ни послужит како іеден урок на нашиіот народ; урок за сите нас македонците, без разлика каде сме се образуале и како сме се до сега викале. Даі, Боже, сега пролиената крв да послужит како завет мег'у живите, коіи сет должни пред таіа крв да се заколнат за іедна обшча културна работа, на полза и стрек'а на нашата обшча много патена таткоина - Македониіа.

## Видете исто така

- Крсте Петков Мисирков
- Што направивме и што треба да правиме во иднина? на современ македонски правопис

на стар македонски правопис

Идеіата за образуан'ето на нашето другарство беше -полно оддел'уан'е на нашите интереси од бугарцките. Со него ниіе сакафме да покажиме на русите, оти у нас во Македониіа немат национален антагонизм и іет возможно задружно работеін'е от сите македонцки народности на културна почва. Ушче поеке, ниіе сакафме да докажиме на русите да немат во Македониіа неколку словенцки народности а имат само іедна; да македонцките словени можат сами да разрушат таіа преграда, шчо іет постаена мег'у ниф од пропагандите в од нивното образуаін'е во Бугариіа, Србиіа или Грциіа. Ниіе сакафме да покажиме, оти на прекор на нашето образуаін'е и воспитааін'е во разви држаи или пропаганди, ниіе предпочитаме сите да напраиме отстапки от своіа страна за обшчемакедонцките интереси, за да не бидиме орадиіе во рацате на пропагандите и на нивните цели: за да не се стремиме кон соедеін'е, ни со Бугариіа, ни со Србиіа, ни со Грциіа.

Но се наідоа мег'у ланските членои лица, коіи наог'аат за излишно сашчествуаін'ето на таквоа другарство,

зашчо немало оддел'на македонцка народност во Македониіа, а имало тамо србцка и бугарцка, и пошчо во Петроград имало бугарцко и србцко студентцко другарства, то немало нужда от македонцко.

Пред вид на таіа критика за нуждата и целесообразноста на нашето овдешно другарство, ниіе сме должни да си дадиме точен отчет за причините шчо предизвикаа образуаін'ето негоо. Тоа можит да се напраит, пошчо се одгоорит на главните возразуаін'а на нашите противници, со коіи они се мачат да покажат да немат нужда од оддел'но македонцко другарство, и да іет негоото оформируаін'е не своіевремено.

Нашите противници вел'ат, оти сега не му било времето да се подигаат национални прашаін'а во Македониіа, кога іет зборот за іедно сносно сашчествуаіа'е на сите народности. Сега не іет времето да се оддел'уаме од Бугариіа, кога она напраила толку жртви за нашето ослободуаін'е и ке напраит ушче за однапред. Неуместно и неразумно іет да оддел'аме своіите интереси од обшчебугарцкете кога во соіединеін'ето, а не во расцепеін'ето іет силата. Ако се подигнит сега прашаін'ето за националноста на македонците, то ниіе ке требит да се врниме назад на 30 и поеке години. Зар и возможно ли іет сега националното обіединуаіа'е на македонците, кога во Македониіа имат многу, а не іедна националност, и

кога немат іедна оддел'на македонцка словенцка нациіа ?

Наі напред требит да се речит, да не іет истина тоа шчо велат, да сега не му било времето да се подигат прашаін'ето за народноста на македонците? Со игнорираін'ето на тоа прашаін'е, ние не праиме ни іедна стапка наaред, зашчо, ако го игнорираме ниіе, то не го игнорираат сите, и мали, и големи држаи, осим Бугариіа. Ниіе значит, просто си затвараме очите пред неприіатната за нас деіствител'ност. Ако, значит, разгледаме тоа прашаін'е, ніе не се враік'аме назад, а одиме напред, сознааіки негоата важност. Вистина со националното прашаін'е ниіе ке се занимааме 20—30 години, но кривината за тоа лежит во нашите предшественици, коіи не сознаа сета негоа важност, а не го кладоа да здреит. Да беа тоа напраиле, немаше зашчо ниіе сега да се занимааме со него. Ако прашаін'ето за народноста на македонците имат првостепено значеін'е за бугарите, србите и грците, и секоіа от тиіе народности го третираат по своему, то зашчо и ниіе тоа прашаін'е да не земиме во своіи раци, и да го разгледаме сестрано, и од бугарцко, и од србцко, и грцко гледишче, и критикуаіки сите ниф, да не изработиме македонцко гледишче на нашата народност, а се удовлетворуаме спроти местото, каде сме се училе, или со србцкото, или со бугарцкото, илн со грцкото гледишче? Да не си изработиме своіе, македонцко гледишче за нашата народност,

убедител'но и спраедлио за сите македонци, значит, да ниіе не сме во состоіаін'е самостално, без туг'о влиіаін'е да изучиме сами себе. Іас не можам да допушчам последното и го броіам оскрбно за мене, ето зашчо и не се откажуам на прво место да си изработам своі самостоіен возглед на прашаін'ето за моіата народност и таіа на моіите сонародници. Значит, од моіе гледишче нашето другарство во прашан'ето за нашата народност не напраи никаква нетактност, и само укажа извесна услуга на дуовните интереси на македонците.

Сега ке требит да одгоориме на возразуаін'ето, да не іет уместно и іет не своіевремено да оддел'уаме нашите интереси од обшчебугарците, зашчо од іедна страна, силата била во соіединеін'ето, и од друга, Бугариіа напраила толку жртви за нашето ослободуаін'е и ке напраела и за однапред.

Тоа возразуаін'е іет многу сложно, затоа ке требит да се одгоарат на секоі дел по оддел'но.

Прво нешчо, шчо можит да се речит, тоа іет, да ниіе не сега се оддел'уаме од Бугариіа, и со тоа раздробуаме іедно создадено цело, но сме одделени и живиме веке оддел'но поеке од 25 години. Друзи не разделиіа и создадоа од нас и бугарите различен жиот, разни потребности, нерамен положаі. Друзи и не ни даваат да се соіединиме. Од македонцко гледишче соіединеін'ето

на цела Македониіа со Бугариіа, или Србиіа, или Грциіа не іет желател'но, но не іет и страшно. Значит нема зашчо да се бориме со него. Но такво соіединеін'е не ке допушчат, ни малите балканцки, ни големите европеіцки држаи. Значит, ниіе, не сакаіки да бркаме нашите интереси со бугарцките, дааме своіето согласіе и узаконуаме сашчесчествуіушчиіо ред. Се питат само, али тоа узаконуаін'е іет во наша полза, зашчо кажуваат, оти Бугариіа ни напраила многу арнотиіи, и ке ни напраела ушче. Да видиме, шчо арно сме виделе ниіе до сега од бугарите ?

Бугарите усилиіа біуджетот на екзархиіата от поіавуаін'ето на србцката пропаганда; со друзи зборои усилиіа нивната пропаганда и нивните интереси во Македониіа. Кладоа они неколку владици, и отвориіа неколку трговцки агентства, поддржаа со пари востааін'ето во Македониіа и прераниіа во Бугариіа мнозинство обездомени македонци, пзбегани во Бугариіа. Тиіе сет арнотиіите, шчо и видофме од бугарите.

Како ви се чинит: али сет доста? али сет много? али сет поеке од добрините, шчо ни и напраиіа србите? — Ако не бидиме бугарцки шовинисти и пристрастно не гледаме на работите, не можиме да не констатираме, оти во Македониіа бугарите не напраиіа за нас македонците, нишчо поеке од тоа, шчо напраиіа србите. Пак и смело можит да се речит, оти напраиіа

по малу от србите. Горе изброіените бугарцки добрини не сет напраени во полза на самите македонци, а на интересите на Бугариіа во Македониіа. За тоа бугарцките милиони за Македониіа немаат по големо значеін'е од србцките за тамо. Бугарите ни кладоа владици во Македониіа; имаіте на ум, оти тиіе владици сет во поекето случаіи и во наі важните места бугари, а не македонци. Преко владиците бугарите сакаа да истребат се, шчо не им іет приіатно, а наі многу црковно-обшчинцката самоупраиіа. Но таква услуга со србцки владици сакаа да на окажат и србите. Шчо сет тиіе криви, шчо ниіе предпочетофме да сме орадиіе на бугарите, на место да сме орадиіе на србите ? — Бугарите отвориіа во Македониіа трговцки агентства! Но за чиіи интереси? Се разбират, оти не за македонцки, а за бугарцките. Србите предадоа своіите интереси во Македониіа на своіи консулства и генерални консулства. Ако бугарцките трговцки агентства во Македониіа сет благодеіаін'е за нас, то србцките генерални консулства сет ушче по големо. — Бугарите ни поддржале востаін'ето. И србите го поддржуваа. Бугарите го поддржуваа поеке, зашчо нивните ингереси тоа го сакаа, а не за атарот наш. Србите го поддржуваа, за да не останат по назад од бугарите; но да беа србцките интереси така врзани со востаін'ето, то србите сто пати ке обіавеіа до сега воіна на Турциіа, без да чекаат од некаде помок', без да гледаат али ке бидит исходот за ниф благоприіатен или

не. — Бугарите ранат обездомени македонци, но истото го праат и србите.

Тоа іет сета арнотиіа, шчо іа добифме од Бугариіа. Сега да видиме, со шчо заплатифме ниіе за таіа арнотиіа, или колку ни костуат она?

Ако прегледаме событиіата от последната руско-турцка воіна до сега, ке видиме, оти секоіа арнотиіа од Бугариіа за македонците не іет нишчо, осим іедна конпенсациіа за глупостите, шчо и имат напараено Бугариіа во нашето прашаін'е. Македонцкото прашаін'е во раците на бугарцките дипломати и народ іет ред глупости, напраени само на македонцки есап и наречени мег'ународни победи на бугарцката самостоіна политика. Тиіе глупости на бугарцкиіо народ сет за нас македонците како прародител'цки греф, коіи ке поминуваат од поколеін'е на поколеін'е.

Ето во шчо се состоіит тоіа прародител'цки греф: Бугарите сет ослободени од русите. Во тоа време руското обшчество се увличаше со словенофил'ство. Тоа увлечеін'е им зе около 250,000 души воіска и милиарди рубли. Но каков беше резултатот от таіа воіна? Русите и напред воіуваа со Турциіа, и ослободиіа со своіа крв готоо сите балканцки државици. Но никоаш до тогаі русите не се разочаруваа така, како шчо се разочаруваа во време на последната воіна. Оно доіде до таква степен, шчо русите сакаа да кладат крст

на своіето по тамошно увлечеін'е и ослободуаін'е на словените на Балканцки полуостров. Последните сокоіи од увлечеін'ето на русите, и со тоа и надежвте на македонците на Русиіа беіа, голтнати од Бугариіа. Поведеін'ето на бугарцкиіот народ кон руската воіска, и бугарцката интелегенциіа кон руските власти и дипломати, беше такво, шчо русите иліадо пати се каіеа за своіето увлечеін'е со „братушките". Тоа раскаіаін'е іет влегло глабоко во душите на сите руси, коіи сега не сакаат да чуіат за некакви „братушки", а особено за бугарите. Коі плаік'ат сега за поведеін'ето и грешките на бугарите, ако не ниіе македонците?

Увлечеін'ата на Русиіа родиіа іедна Бугариіа, но со неіното родеін'е, Русиіа умре за нас. Сите надежи у македонците поминаа на недоносчето — Бугариіа. Ниіе помислифме тоа недоносче, іа ке одрастит ке окрепнит и ке ни даіит рака, и ниіе со него да заживиме слободен жиот. При имаін'е една слободна Бугариіа ниіе мислифме, чуму ни іет Русиіа. Нашите надежи се поддржуваа од Бугариіа а како да зафатиіа да се осашчествуваат. Бугариіа, како покоіниіот србцки крал' Александр, се обіаи сама за совршенолетна и зафати самостоіен ред глупости, шчо се наричаа од неіа самостоіна политика:

Разруши арните односи со Русиіа, и повика Стамболова, тоі да предаит Бугариіа во раците на троініiот соіуз и Англиіа, и да іе напраит нивно

орадиіе против Русиіа. Таіа ноа ера во историіата на Бугариіа, таіа самостоіна политика се зафати од присоіедиенуаін'ето на Бугариіа со Источна Румелиіа и од нарушааін'ето од Бугариіа на Берлинцкиіот догоор, на коі шчо почиваше и праото на македонците на автономиіа со рисіанин генерал-губернатор. Нарушаін'ето на Берлинцкиіот догоор и Стамбуловцкиіот режим, крстени „самостоіна национална" политика на Бугариіа, на тоа политично, капризно, несовршенолетно недоносче іет втор удар за политичната слободиіа на македонците. Европа и Русиіа настоіаваа да се изработит план за реформи во Македониіа и во 1882 година, тоіа план беше веке готов и ке се настоіааше да се воведит, како ноиіот „политичен фактор на балканите" кажуат своіето veto, и на место реформи сакат за Македониіа бугарцки владици. Бератите за владици се дадоа и ниіе, заслепените македонци, повеþуафме на Бугариіа, оти она со неіната „самостоіна" политика нишчо друго не праит, осим одржуат политични победи и облагодетел'ствуат нас, македонците. — Арно ни замажаа очите. — Но не поминаа и 5—6 години, како се отрезвиіа бугарите од своіето увлечеін'е во „самостоіната" политика. Се убедиіа со напредуаін'ето на србцката пропаганда во Македониіа, оти они не сет іединствениіот фактор во македонцкото прашаін'е, а оти имат, осим ниф, а друзи, и оти успеот при конкуренциіата ке бидит тамо, каі шчо ке бидит поддржката на Русиіа. Бугарите пак станаа русофили,

но тоа го напраиіа, не со чисто срце, а за да напраат руското праителство орадиіе на своіите интереси во Македониіа. При надворешното приіател'ство на Русиіа, они не можеа да се примират со мисл'ата, зашчо руските консули во Македониіа да поддржаваат србцката пропаганда тамо. За таіа причина некоіи од политичните партиіи клеветеа Русиіа, како неприіател'ка на Бугариіа, и на се бугарцко, наі многу за поддржката од страна на Русиіа србцката пропаганда. Бугарцките политикани не можеа да видат, оти поведеін'ето на Русиіа іет плод на нивните глупости, шчо се вел'ат „самостоіна" и „национална" политика. Кога таіа „самостоіна" и „национална" политика іет орадаіе на неприіателите на Русиіа, против интересите на последната на Балканцки полуостров, можат ли да бараат тиіе бугарцки политикани од руското праител'ство, да бидит оно совршено безучастно во собитиіата на Балканцки полуостров, кога тоіа полуостров іет бил грижата на Русиіа цело столетіе и поеке? Она требит да си сочуат своіите интереси тамо, па и ако тоіа сочувуаін'е не ке бидит по вкусот на „самостоіната" и „национална" политика. Бугарите во своіата надворешна политика станаа русофили и русите си измениіа малу политиката кон бугарите. Но бугарцкото русофилство беше со есап, и не беше траіно, значит, и руската политика немаше да се изменит окончателно, іедно не се знаіеше, до колку іет искрена и траіна бугарцката надворешна политика. Бугарите беа не задоолени од

руската политика во последно време, особено заради прашаін'ето за ракополагаін'ето на Фирмил'ана и за македонцкото востааін'е. Они вел'ат: во тоа време, кога министерството на Данев предаде надворешната политика на Бугариіа во раците на Русиіа, последната на место да ни поможит, напраи да се ракоположит Фирмил'ан во Скопіе, и друго, не напраи нишчо за Македониіа. Бугариіа да беше водела „самостоіна" и „национална" политика, она не ке допушчеше првото, и ке решеше македонцкото прашаін'е со по големи реформи.

Тиіе сет расудуаіа'ата ва бугарите. Но ниіе, ако станеме на самостоіно македонцко гледишче, ке требит да речиме следното: Бугариіа со неіното русофилство не напраи никаква услуга, ни на Русиіа, ни на Македониіа. Но од русофилството она се восползуа со заіамот, напраен при руско содеіство, а друго, и наі главно, не изарчи позаіаените милиони на воіени нужди, и со тоа остаи полни државните каси. Бугариіа и да водеше „самостоіна" и „национална" политика т. е. да беше орадиіе на троіниіот соіуз против Русиіа, пак немаше да напраит нишчо, зашчо сега и немат тиіе натегнати односи мег'у ниф, коіи беа при Стамболова. Сега членоите от троіниіот соіуз имаат оддел'ни соглашеін'а по мег'ународните прашаін'а, работат заіедно по ниф и парализуваат сите капризи на малите државі, коіи со тиіе капризи сакаат да изменат полатичното разновесіе во нивна полза. Сега немат

место за Стамболовцка политика. Возродуаін'ето на Стамболовцкиіот режим во Бугариіа сега не се оправдуат со нишчо и іет іеден нов опит на политичното недоносче да покапризвичит. Но од тиіе капризи, не него, а нас македонциге, ке не болит глаата, како шчо и не болит веке. Но ноите праители во Бугариіа ни вел'ат: тоа іет Русиіа крива; Русиіа се боит од іедна голема Бугариіа и за тоа: таіа кладе Фирмил'ана, таіа сега не сакат да даіит на Македониіа автономиіа, таіа не не остаи нас да се приготвиме, и да воіуваме со Турциіа.

Другари! Таквиіа тврдеін'а, не сет нишчо друго, осим іедна лож іедна клевета, фрлена на ослободител'ката Русиіа од іеден ослободен робцки народ, кої шчо ушче не іет слободен од негоите робцки инстинкти, со коіи се ползуат, за да оправдат своіата глупаа „самостоіна" и „национална" политика. Тоі народ, кої шчо іет првата и последната причина за сите наши нестреки, со своіите глупаи постапоци не наведе на іедна нерамна борба со турците, и во наі решител'ниіот момент не остаіи на произвол ва судбата. Тоі произведе клаін'ето во Македониіа, како шчо го произведоа во Ерменииа англичаните, и со тоа изгуби своіето влиіаін'е во Македониіа. Но тоа влиіаін'е му іет нужно, ето зашчо, од іедна страна не увераваат, оти до кога имат слободна Бугариіа, македонцкото прашаін'е не іет закопано, од друга страна, за да оправдат своіето егоистичио

поведеін'е, сета вина за нестреките каі нас обрнуат на Русиіа.

Браік'а! зар не іет нелепост, да семислит, оти Русиіа се боіела од голема Бугариіа и не сакала нашето ослободуаін'е, и оти по тиіе причини не сакала нашето ослободуаін'е, и помагала да се ракоположит Фирмил'ан?

Прво да видиме, коі іет крив во сегашното востаін'е, а на кого паг'ат за него наі голема одгоорност?

Не іеднаш Русиіа ни имат речено, оти она не ке пролиіет, нито іедна капка крв, и не ке ни даит, ни наі мала материіална помок', ако ниіе македонците подигниме востааін'е. Русиіа по македонцкото прашаін'е толку пати іет публикуала праител'ствени сообшчуаіна, толку пати сет праени предстауаін'а на бугарцкото и турцко праител'ства по нашето прашаін'е. Во сите ниф напрао ни се велеше: седете си мирно, оти, ако напраите брканица, не можам, и не сакам да ви поможам. Со друзи зборои, она си изми раците от сите нестреки од іедно востааін'е во Македониіа. Можиме ли ниіе после тоа да обвинуаме Русиіа во неискреност и поддупуаін'е? Зашчо тогаі да це л'утиме на Русиіа?

Ако не се лажам, комитето и организациіата очекуваа помок', не од Русиіа, а од Бугариіа, зашчо во Македониіа во пон'атіата нивни и на екзархиіата

бугарцка живеіат бугари. Руси тамо немат. Значит Бугариіа требеше да поможит, или наі категорично да речит: не чекаіте од мене нишчо. Но Бугариіа не напраи ни іедното, ни другото: не напраи првото, зашчо бугарите сет есапчиіи, и сет готои да земат Македониіа, ако им іе подарит некоі; а инак, ако сакат, нека бидат запустена. Никоі друг од Балканците народи немаше така спокоіно да гледат на запустуаін'ето на іеден краі, каі шчо се имаат негои сонародници. Да беше инициативата во востааіа'ето грцка или србцка, и да знаіеа тиіе народи, оти востаа'ето ке бидит тава сил'но, не гледаіки на никакви неблагоприіатни прилики, ке обіавеіа воіна, па макар та воіна да се свршеше со полна поразиіа нивна. Но бугарите не сет от таіа категориіа; они к'е обіаат воіна само тогаі, ако имат некоіа држаа, коіа да им обеспечит плодоите на воіната. А пошчо такво обеспечеін'е никоі пат не іет сигурно, без да се ангажират іедна од големите држаи, или неколку од ниф, со оражиіе во рака да поткрепат тоа обеспечеін'е, то од Бугариіа не можеше да се очекуат набркуаін'е во македонцките работи. Но ако беше така, то бугарите можеа да кажат іасно на македонците, на ниф да се не надеіат, и можит, неке се добиеа тиіе резултати. „Далековидната" политика на кн'азот и на негоите „самостоіни" и „национални" помок'ници требеше да предвидвт се, и да предупредит нестреките. Но они тоа не го напраиіа. Оставиіа да станит востааін'ето, мислеіки, ако не „самостоіната“ политика, то крвта на македонците, ке

застаит „великата ослободител'ка" да си остаит своіите работа, и да доідит да воіуват за нас, за да іе повикаат после во Берлин. и да загубат Манчжуриіа и влиіаін'ето во Персиіа. Тоа беше престапно поведеін'е' кон македонцките работи, и главен престапник во ниф се іавуат официална Бугариіа и бугарцкиіот народ, коі шчо не можа да застапит своіето праител'ство, да се застапит за своіите македонцки клиенти. И за тоа престапно поведеін'е се праит сега крива Русиіа, и то официална Русиіа, коіа немала нишчо обшчо со неініиіот народ. Ослободените „братушки“ сега не сакаат да се признаат во своите грешки; ето зашчо заіауваат, да сет они сите русофили, да милуваат рускиіот народ, но не милуваат руското праител'ство, коіе не изражуало народните чувства кон македонците, и отрицател'но се однесуало кон секоіа искажана од народот симпатиіа кон ниф. За докажуаін'е на последното покажуваат на „таіни“ циркул'ари од праител'ството, да се не печатат поеке статиіи за македонцките работи.

Каі нас во Македониіа, и во Бугариіа можат да придаат на таква праител'ствена распоредба непраил'ен значаі, ето зашчо ке требит да се кажат овде неколку зборои и за неіа. Наі прво требит да се кажит, оти во македонцкото прашаін'е немат никаква разл'ика мег'у погледите на него на руското обшчество и народ од іедна страна, и праител'ството од друга, а имат само разлика во степента на интересот со него :

обшчеството и народот многу по малу се интересуваат од праител'ството, шчо се видит од помок'ите за македонцвте. Ако се срамнат тиіе со помоките на бурите (Трансваал'ците), то ке се добиіет голема разлика, а тоа іет затоа, зашчо со борбата на бурите се интересуваа многу поеке, од нашата борба. А тоіа слаб интерес іет резултат на разочаруаін'ето на русите од „братушките". Значит и за тоа требит да речиме на бугарите: сполаі ви! Руското праител'ство секоі пат даат полна слободиіа на руската стамба да стамбосуат статиіи по сите прашаін'а до тогаі, до кога некоіе прашаін'е се разгледуат и не іет приіемено никакво решеін'е по него. Откако прашаін'ето бидит исцрпено, и по него іет приіемено некакво решеін'е, се праік'аат циркул'ари, да іет прашаін'ето исцрпено. Но, тоа се праит, не за да се лишат ноините од слободиіа да пишат, а за тоа, шчо на Балканцкиіот полуостров придаваат големо значеін'е на сите статиіи, шчо се односат до балканцките работи, и мисл'ат, оти праител'ството под влиіаін'ето на пресата ке изменат своіата политика. Праител'ството просто сакат да не избаит нас од праздни надежи

Ако іет с тоа така, то со шчо можит да се обіаснит политиката на Русиіа во прашаін'ето за Фирмил'ана, ке запитаат некоіи. — іасно іет, оти она іет србофилцка. — Да видиме дали іет, толку іасно.

Причините за ракополагаін'ето на Фирмил'ана ушче еднаш іасно ке ни покажат, каква нестрек'а за нас македонците іет носеін'ето на името бугарин. Од ниф ке се видит, оти политичното недоносче — Бугариіа не іет во состоіаін'е да зашчишчаат не само нашите, но и негоите интереси.

Бугариіа немат дипломати, а ушче по малу—во странство И тиіе шчо сет от последнате, не сет да чуваат и подигаат значеін'ето на Бугариіа, а да умал'уваат и осмеіуваат, и себе, и своіата држаа. За подтврдуаін'а на тоа, доста іет да се потсетит на троіица: г. г., Бешков, секретар и gerant на Трговското Агентство во Битол'а, Цоков, дипломатически агент во Лондон и Станчев таков во Петроград.

За г. Бешков, попрашаіте кого сакате во Битол'а, било то от персонало на тамошните консулства, било од бугарцките учители, било од влашките, било од граг'аните, ила наі после од циганчин'ата, со коіи се имат разгоарано г. Бешков, постоіано врвеіки по Градот без работа, — сите ке ви кажат, коі іет г. Бешков. За тоа србите имаат во Битол'а прекрасен предстаител', коіи се пол'зуат со полно уважеін'е у консулите. Тоа іет г. Ристич.

Сета своіа дипломатиіа си искажа г. Цоков во разгоорот негов со кореспондентот на Реітер.

Но наі интересен іет г. Станчев, іедно, како частно лице, друго, како дипломат и трек'о, како дипломат на наі важното за Бугариіа от сите дипломатцки места. Прво нешчо, шчо биіет на очи, тоа іет, шчо г. Станчев си остаат на истото место од сето време, како знаіам за него (имат около 9 години). Тоіа факт на вид іет многу утешен, зашчо он како да покажуат постоіанство во политиката на Бугариіа. Србцките посланици вистина седат во Петроград по неколку години со ред, но по 4—5 години се менат. Но тоіа утешен факт, іет утешен само ва вид. Ушче првата година на моето студентство мене ме запитаа, кавов чоек іет г. Станчев ? Іас за него не знаіеф нишчо, затоа рекоф, оти мало го познаам. Тогаі ми дадоа іедна немцка книга, со наслов Die Wahrheit uber Bulgarien. Іас замолиф, да ми іе дадат, да іе прочитам дома. Ми іе дадоа, и така іас се запознаф прв пат со г. Станчев и со бугарцките работи, особено со положеін'ето и авторитетот на бугарцкиіот предстаител' во Петроград. После іас чуф ушче некоіи слуои за г. г. Станчев од нивниіот жиот во Петроград. подобни на пасажите за ниф во упоменатата книга. Од разгоор со журналисти іас чуф, оти г. Станчев праил опит да повлиіаіет на ниф, но неуспешно. Вообшче сите тиіе, со коіи имаф случаі да се видам или зборуам, г. Станчев или не го знаеа, или лошо се одзоуваа за него. Но во последната година г. Станчев, кажуваат се пушчил толку долу, така ниско пушчил бугарцкиіот престиж во Петроград, как не ке можеше да напраит и наі големиіот неприіател' на бугарцките интереси.

А знаіат ли бугарите, оти во тоа вреие, кога они имаат во Петроград іеден Станчев, србите имаат тамо іеден Пашич, или іеден Груіич, или іеден Новакович ? Тиіе дипломати последовател'но сет, или во Петроград, или во Стамбул; и на іедното, и на другото место они останууат по неколку години со ред. Во Петроград они имаат обширни познанства и се ползуваат со многу арен дочек од горните слоеи на руското обшчество и имаат големо влиіаін'е на него. Они се знаіат со дипломати, профецори, редактори и издатели на ноини. Они зборуваат убедител'но и со глабоко знаіаін'е на работите. Добаите кон тоа, да іет србцката надворешна политика установена, као и то, да имаат они и цел ред друзи, осим упоменатите дипломати, а ке разберите, оти ракополагаін'ето на Фирмил'ана іет победа на србцката дипломатиіа и поразиіа на бугарцката; победа, добиіена со своіи т. е. србцка сили, а не нешчо наврзано од русите ; поразиіата пак на бугарите іет резултат на немаін'е бугарцки дипломати, коіи да разбираат бугарцките интереси и да ги зашчитуат со авторитет и знаіаін'е. —

Ама г. Зиновіев помагал и сочувствуал на србите. Тоа можвт да бидит вистина, но тоі го праит тоа, не зашчо мрзит бугарите, а зашчо србцките посланици во Стамбул сет логични, знаіат арно нивните интереси, и можат да и зашчитуат. Исто така, можит, руските консули зашчитуваат србцките интереси во Македониіа, не за атар, а іедно, зашчо и србите, како и

бугарите сет словени, а друго, зашчо србите по арно имаат разбрано и знаіат да бранат нивните интереси.

Значит бугарцката надворешна политика не издржуат никаква критика. Она іет главниіот извор на сите наши нестреки. За тоа не можит и да се зборуат за некакви арнотиіи од Бугариіа за Македониіа. Арнотиіа ли іет материіалната помок' на Бугариіа за востааіа'ето, кога таіа поддржка само не застаи да си расфрлиме народните сили, со кои ниіе бефме силни, а сега сме нишчо? Арнотиіа ли іет ранеін'ето на избеганите во Бугариіа македонци, кога Бугариіа іет првата и последната причина да им се разорат куките? Арнотиіа ли іет тоа, шчо приіимат она на своіа служба македонци, кога последните со службата, или заради неіа, забраувaат своіата таткоина, и неіните интереси жртвуваат на бугарцките? Зар не сет македонците, шчо сет на служба или кандитати за служба тиіе, коіи изопачуваа мег'у населеін'ето во Македониіа значеін'ето на руските праител'ствени постапаци, и толкуваа пред него стамбуловцки, и го тискаа да востанит, против советите на Русиіа за благоразумие? Македонци! време іет да се убедиме, оти лошиіот демон за Македониіа, не іет никоі друг, осим Бугариіа, ето зашчо час по скоро требит да одделиме интересите наши од бугарцките. Тоа го барат од нас благоразумието.

От с гор採речено се видит, оти бугарцките арнотвіи за нас македонците ни наі малу не се разликуваат од србцките, но за то ни костуваат сто пати поеке:

1, за бугарцкото име, шчо ни го подари екзархиіата, ниіе зедофме на себе сите добрини, шчо сет врзани со него, и со коіи се украси тоа име во наіноата историіа на Балканцкиіот полуостров.

2, за бугарцквте сколиіи и бугарцкото „покротел'ство" на нашите интереси, ниіе немаме никакво сочувство от страна на русите, не за тоа, шчо тиіе мрзат бугарите, а по тиіе сообразуаін'а, шчо они толку многу напраиле за бугарите, колку за никоі од словенцките и праославни народи ; излегуат, оти они и за нас македонците напраиле многу, и немало зашчо ушче нешчо да очекуаме од ниф. Руското покровител'ство стаат не нужно, кога ниіе имаме „самостоіно" и „национално" бугарцко покроител'ство.

3, за бугарцките владици, шчо ни и подари Стамболов, ниіе заплатифме со немаін'е автономни праа, предвидени по Берлинцкиіот трактат. Таіа арнотиіа добиіат ушче по големо значеін'е со тоа, шчо она беше причината да се образуваат комитети, организациіи, чети, востааін'а, да имат убиіства, грабежи, колеін'а и пр. и во се тоа Бугариіа ни поможа, и со пари, и со трпеін'е на комитетите на своіа земіа.

4, верата во бугарцкото чувство кон нас си іа платифме со востааін'ето, од коіе Бугариіа вистина не не задржа. и не ни поможа, но . . . . . . го испрати Наічеича да прегоарат . . . . . Исто така Бугариіа со своіата искусна дипломациіа не поддржа . . . .!

5, За package раніеін'ето на избеганите македонци во Бугариіа и како наі голема награда за името бугарин, шчо го насадиіа каі нас, ни покажаа барем да знаіиме, коі іет причината за сите наши нестреки, а тоа била . . . .. Русиіа. И така, значат, Бугариіа ни напраи до сега веке сите арнотиіи, остааше само и у нас да развиіат клас „самостоіни националисти", коіи ке разберат наі после, каде іет коренот на секоіе зло во нашето национално развиіаін'е, т. е. Бугариіа реши, и каі нас да насеіет русофобство, та и ниіе да изгубиме секоіа вера во праославна Русиіа. Мисиіата на Бугариіа іет прекрасна, само за жалост ниіе тука во Петроград сме далеко од Бугариіа, та русофобското семе не можит да ни западнит глабоко во душата и да даіит арни плодои.

Од сите преброіени фактои се видит големата вреда за нас македонците от тоа, шчо ниіе, или барем мнозина од нас, отожествуафме до сега нашите интереси со обшчебугарцките. Ниіе се велефме бугари. Со тоа, од іедна страна сакафме тоа име да ни послужит како центр, около кого ке можиме сите да се згрупираме, без да бараме за таіа цел'а некоі друг, а можит и сосим

нов, од друга, ниіе мислефие, оти вистина во соіединен'ето со бугарите іет нашата сила.

И вистина од нашето велеін'е да сме бугари, ниіе имафме прао да очекуаме за нас добрини, а не злини: ниіе можефме да очекуаме од Бугарите поддржуаін'е на сите наши дуовни нужди. Бугарвиіа іет слободна држаа. Она располагат со пари, просветеін'е, државни мажи и дипломати. Она требит да сознаат неініте и наши национални интереси и мошно да бранит. Но видофме да сме горко излажани во нашите надежи и да на место арнотиіи, ниіе видофме само лошотиіа.

Тиіе лошотиіи преминуваат секоіе очекуаін'е. Се прашат, коі іет во с тоа крив ? — На тоа прашаін'е іас не можам да одгоорам. Не іет моіа работа да барам, али некоі зол демон на Бугариіа имат напраено сите лошотиіи бугарцки нам македонците. За мене іет іасно само тоа, да голем дел во сите наши нестреки се должит на бугарцкиіо народ. Не іет кн'азот крив во тоа, да речиме, шчо немаат бугарите арни дипломати. Ако напр. г. Станчев іет предстаител' на кн'азот, а не на Бугариіа, то не сет таквиіа Цоков, Бешков в др. Н.е іет извинеін'е за бугарцкиіот народ и тоа, шчо недостоіните дипломати принадлежат кон таіа или друга партиіа, и кн'азот се ползуат со повикуаін'ето на власт, по лични сообразуаін'а. то іедна, то друга партиіа. Главната нестрек'а за Бугариіа и неініте интереси іет, не во тоа, шчо имат многу партиіи, и не

сите знаіале арно народните интереси, а во тоа, шчо бугарите малку сет проникнати со народните интереси, особено со надворешните.

У бугарите немат национални идеали, кої да бидат обшчо достоіаін'е и светиін'а за сите бугари. Тиіе идеали се изработуваат од историіата на народот, но се изработуваат во іеден долог историцки период. Долго време членоите од іеден народ требит да се увличаат од іедни исти народни идеали, обшчи и свети за сите членои на народот. Тиіе идеали требит да бидат изработени од наі видните предстаители на народот и усвоіени от сите негои членои. Идеалите народни требеше да бидат іедна програма, кон осашчествуаін'ето на коіа ке требеше да бидат напраени сите сили на народот. Народните идеали не одіеднаш сите можат да бидат осашчествени, но нивното осашчествуаін'е требит да бидит само резултат на обшчата и самоотвржена народна работа. Трудностите во достижеін'ето на народните идеали служит само како сколиіа, во коіа окрепнуат народниіот дух и се готвит за ушче по голема борба. Во замена на тоа, ако іеден народ добиіет политична слободиіа, или се исполнит нешчо друго важно за народниіот жиот, без негоо, или со мало негоо содеіство тогаі, кога у него ушче немат изработено народни идеали, или, ако сет изработени, не сет усвоіени от сите членои на народот,—то, во таков случаі, народот не ценит народните идеале, и како чоек

без определена цел'а и програма за работеін'е, се фрл'ат, то во іедна, то во друга страна, праеіки тоа, не зашчо тоі іет убеден, оти така требит да бидит, а зашчо видит да имат околу него л'уг'е, шчо постапуат така или инак.

Шчо видиме ниіе во наі ноата бугарцка историіа? Бугариіа добиіат политична слободиіа, наі важното нешчо во народниіот жвот, ушче тогаі, кога у ниф немаше народни идеали, кога и сами не знаіеа, шчо сакаат. Слободиіата іе добиіа бугарите со наі мали жртви и усилиіа; неіа им іе подариіа русите. Ослободеін'ето напраи іедна голема пропаст мег'у по прег'ешната бугарцка историіа и жиот, и ноата. Во првата бугарите видеа сато іеден мрак, за тоа ови се одврнуваа од неіа. И така бугарите во ноиот слободен жиот се іавиіа како народ без традициіи, народни идеали, сознаін'е на народните и државни интереси и историіцко наследиіе. Значит, Бугариіа се іави како држаа во вид на историіцко недоносче. Со усил'ата на Русиіа тоа недоносче окрепна малу, но при првото осек'аін'е на своіите сили заіавуат претенциіа на самостоіна политика — извор на нестреки за македонците

Но не само во таіа самостоіна политика се закл'учаваат нашите нестреки, а следствено и причината за оддел'аін'е на нашите интереси од бугарцките, па и

причината на оддел'аін'ето ва македонците овде во македонцко другарство.

Тоа оддел'аін'е си имат и друзи причини, а имено, употребуаін'ето на нашите умствени сили на изучааін'ето на себе, како членои на іедна таткоина и іеден народ. За да се достигнит таіа цел'а, требит да се состаит оддел'но другарсгво од лица, за коіи изучааін'ето на Македониіа во етнографцки, географцки и историіцки одчос имат првостепен значаі; а таквиіа лица сме ниіе македонците.

За да се достигнит таіа цел'а, ниіе требит да се одделиме од друзите балканци народи и самостоіно и критично да погледаме на сами себе и нашите интереси, како и на балканцките народи и нивните интереси. Постапуаіки така, ниіе ке се ослободиме од грешките, шчо и праат друзите балканцки народи.

За да бидит по іасна ползата от таквоа оддел'уаін'е наше од друзите народи, доста іет іеден критичен поглед на работеін'ето на тукашните студентцки другарства: бугарцкото и србцкото.

Бугарцките студенти имаат големи претенции да сет предстаители на наі ноите течеін'а на чоечката мисла. За ниф немат никаков значаі национализмот, коі шчо се броіит за нешчо, шчо имат оджививеіано своіот век. Они сет интернационалисти. Они сет наі напред луг'е, па

после, ако им останит за тоа време, сет бугари. За ниф чоечеството имат по голем значаі од Бугариіа, а за тоа поеке интересуваат ниф Швеіцариіа, Соіединените С. - Американцки Држаи и нивната историіа, отколку Бугариіа со неіините национални интереси. Бугарцката младеж овде употребуат сите своіи сили и стредства, да се покажит напредничаа т. е. социалистична: долги и безмислени речи, долги коси, и убао исчешл'ана брада, првена или сиін'а руска кошул'а и пр. Со национални прашаін'а не се заниваат и со голема досада слушаат реферати на тема по етнографиіата, па и по каква и да бидит друга наука, осим политичната економиіа. Но за то секоі считат своі долг да критвкуат с шчо ке му се попаднит. Со научни прашаін'а не л'убат да се занимаваат, но за то сет убаи организатори : можат да устроіаваат лотариіи, да пропагандираат некоіа работа, да устроіат некоіа вечеринка со благотворна цел'а, без да му гледаат многу многу, оти со неіа ке оскандал'ат и себе и бидното поколеін'е од бугарцки студенти во Петроград. У опшче они сет готои да се занимаваат со работи, шчо бараат малу труд, но зато даваат голема попул'арност и самомнеін'е. Македониіа іа признаваат за бугарцка во етнографцки однос, но мисл'ат, да іет излишно да си арчат силите за да научат нешчо за таіа страна, за тоа, нишчо не знаіат за неіа, ни од историіата, ни од географиіата и етнографиіата неіна, осим да имат тамо чети и востааін'е, на коіе требит да се помогнит само со лотариіи, и не со сами себе. Тоа платоническо и само

платоническо и евтино сочувство кон македонците, тоа неразбираін'е на националните интереси, тоа отсутство на национал'ни идеали и таіа жажда од попул'арност со привrзаност кон социализмот, іет отражеін'е на дуовното состоіаін'е на бугарцкиіот народ и негоото обшчество. Оттука многу іасно се видит, до колку бугарите не сет во стаін'е да бранат не само нашите, но и собствените интереси.

Србцките студенти праат совршено друг и проти-оположен упечаток од бугарцките. Србите не сет интернационалисти, а сите буквално, без разлика, дали іет некоі от Србиіа, Босна, Ерцегоина, или Црна Гора, сите сет националисти. Они знаіат, да сет они прво срби, а после л'уг'е. Секоі знаиит и се интересуат со србството разместено во разни земіи. Они знаіат нивната историіа и историіата на саседанте народи и земіи. Они се интересуваат сите главно со културно-историіцките науки и изучаваат. Изучаваат како средство за достигаін е србцки национални цели. Со цел'а да зашчитат србцките интереси пред русите, они преводат или состауваат на руски книги со историцко содржаін'е. Таков утилитарен, тенденциозен и спекул'ативен однос кон науката не іет за одобруаін'е и іет причина и резултат на национален шовинизм, но последниіот іет резултат на тиіа историіцки прилики, во коіи попадна србството, особено после Берлинцкиіот догоор. Србите можиме да обвинуаме во шовинизм; но они не сет по големи шовинисти од

бугарите Србите сет националисти, со арно сознаіани народни идеали и интереси, коіи шчо, со труд, наука, перо и дипломатиіа, сите, како іеден чоек, одат по іеден обшч за сите пат, и за тоа одржуваат победи над бугарите на секоі рачкор. Србите сет шовинисти; они сет отчаіани во борбата со своіите неприіатели за зашчита на нивните национални интереси. Но, ако порамниме србцкиіот шовинизм со бугарцкиіот национален индиферентизм и и разгледаме од македонцко па и од обшче чоечко гледишче, то ке требит да признаіиме, да србцкиіот шовинизм, како резултат на основно изучените народни интереси, стоіит много по високо и много по горе од бугарцкиіот национален индиферентизм, коі іет резултат на отсатствиіе на секоіе разбираін'е на бугарцките државни интереси. Во тоа време, кога србите од крал'от и министрите до последниіот србцки амалин сет националисти и наог'аат за нужно сите да се сплотат во іедно, за да достигнат со обшчи сили народните идеали, бугарите се цепат на социалисти и секакви друзи — исти, коіи наі малу сакаат да: оправдаат послоицата, да соіединеін'ето праит силата. — Туку с тоа іет резултат на политичната зрелост на народот: србите во течеін'ето на цел век изработуваат националните идеали и изучуваат националните интереси, а пак бугарите го праат тоа само во 1/4 век.

Како и да іет, но одделеін'ето наше од бугарите ке ни даіит возможност критично да се односуаме кон

бугарцките работи, а не слепо да и копираме, и да насадуаме во Македониіа, на место национализм, социализм, како шчо го праела тоа натрешната македонцка револ'уциіна организациіа. Значит оддел'уаін'ето на нашите интереси од бугарцките, покраі другото, ке не избиіат от положеін'ето, како маімуни да копираме бугарцките неомислени постапоци, и на вера да приіимаме бугарцките увереін'а, да іет Бугариіа нашата арнотворка, а Русиіа нашиіот наі голем неприіател; оно ке развиіет во нас критичен однос кон нашите и туг'и постапоци.

А од тоа одваі ли можит да имат по големо оправдаін'е на сашчестауаін'ето и програмата на нашето другарство. Ако іет така, то не ни остаат нишчо друго, осим да му се помолиме на Господ, да умножит македонцки другарства, подобни на Петроградцкото — „Св. Климент" на секаде, каі шчо живеіат македонци.

## Видете исто така

- Крсте Петков Мисирков
- Има ли потреба за македонски национални научно-литературни друштва? на современ македонски јазик

на стар македонски правопис

На првото заседааін'е на Бугарцкото Студентцко Другарство во Петроград от таіа година іас рекоф неколку зборои за резултатите на сегашното востааін'е во Македониіа. Тиіе резултати іас и резіумираф во два пунктои: 1. Македониіа после востааін'ето іет загубена за бугарцката народност, и 2. македонците ке си сознаіат грешките, шчо беа причина на нестреките од востааін'ето, ке се откажат од досегашното направуаін'е на националното нивно самосознаін'е и ке отворат систематична борба на сите национални и верцки пропаганди во Македониіа, во тоа натре, и на бугарцката, за да можат, со оддел'уаін'ето на своіите интереси од интересите на пропагандите, да достигнат национално обіединуаін'е помег'у себе.

Іас рекоф тогаі, оти таква іет деіствител'носта, коіа не ке се аресит на мнозина, но Іас не можам да зборуам, шчо ке се аресит на некого, а тоа, шчо іет свршена работа, со коіа рано или поздно, ке требит да се броіат іужните словени, па за тоа іет нужно да се знаіит ноото

течеін'е сред македонците, за да се определ'ат іасно односите на іужние словени кон него, и да се избегнит безполезната и вредител'на борба измег'у ниф.

Мнозина ке речат, оти моіите утврдуаін'а за некакво ноо течеін'е во развиіаін'ето на национaлн'ото самосознааін'е сред македонците іет само мистификациіа на неколцина македонци, но да таіа мистификациіа немат под себе земіишче, и за тоа, како шчо се имат скоро поіавено на белиіот свет, исто така скоро ке исчезнит од него.

За да се увериме во тоа, дали моіиве закл'учуаін'а за резултатите на востааін'ево сет праил'ни, или пак возразуаін'ата на моіите противници, ке требит да се разгледаат тиіа событиіа од наі ноата историіа на Македониіа, во коіи наі силно се проіави националното самосознааін'е, а имено, ке требит да се разгледат: возродуаін'ето на македонците; событиіата, шчо послужиіа како причина да се пробудит народниіот дух на македонците; какви размери и каков праец зе тоа пробудуаін'е? во какви односи станаа македонците со нивното национално пробудуаін'е кон балканцките народности, и дали положеін'ето, коіе земат сега натрешната революциона организациіа во прашаін'ето за народноста на македонците словени іет такво, от коіе не можит да се идит по тамо, или пак требит од него да се напраит ушче іеден рачкор, и македонците да се іават приврженици на националниіот сепаратизм

со прііимаін'ето за обшч македонцки литературен іазик, централното македонцко наречіе? И наі после, ако организациіата и македонцката емиграциіа во Бугариіа, особено тоі дел од неіа, шчо имат, или државна служба со убаи плаіки, или се занимаат со журналистика, и со тоа имат убаи дооди и големо влиіаін'е на бугарцките работи, така да се іауват со кандидатура на министерцки постои во Бугариіа, или си имат друзи згодни предприіатиіа, — дали, вел'ам, и без помок'та на таіа наша колониіа, іет возможно некако особено проіавуаін'е на нашето возродуаін'е, а имено во таков смисол, како шчо го упоменаф т. е. во полно оддел'уаін'е на нашите интереси от тиіе на балканцките народи и во развиіаін'е мег'у македонцката интелегенциіа и народ македонцко народно самосознааін'е?

Згорен поглед на событиіата, шчо изврвеа пред востааін'ето ни докажуат, оти наі силниіот толчек кон национално собудуаін'е на македонците ни послужи зафатокот на србцката пропаганда во Македониіа. До тоа време нашето национално самосознаін'е беше само разбудено на полоина. Специіално со прашаін'ето за нашата народност никоі не се занимаааше. Се велефме вистина „бугари" и „рисіани" во национална смисл'а, но зашчо тоа іет, и али іет на вистина така, ниіе не се запитуафме многу многу.

Врските наши со бугарите станаа многу тесни со обшчето положеін'е во Турцко: ниіе бефме браік'а по судбата си, и бефме во іеднакви односи кон праител'ството и фанариотцкото дуовенство. Обшчноста во судбите наши ни закрепи обшчето име бугари ушче до ослободуаін'ето на Бугариіа, коіе си остана по традициіа во Македониіа и по ослободуаін'ето на првата. На таіа осноа бугарите кладоа своіите претенцииі на Македониіа, и македонците очекуваа ослободуаін'е од Бугариіа.

Но конкуренциіата со Бугариіа од страна на Србиіа во македонското прашаін'е од политична и национална страна извика на политичната сцена и самите македонци. Македонците зафатиіа усилено да се интересуваат со прашаін'ето за нивната народност и нивната судбина.

Одот на тоа национално пробудуаін'е, као и резултатите, кон коіи приведе оно, се предстауваат приближно во тоі вид:

Србите и бугарите зафатиіа да оспоруваат іеден у друг праата на Македониіа: и іедните и друзите вел'ат, оти цела Македониіа била нивна. Іедните си викаат како свидетели за спраедлиоста на нивните претенцииі іедни, друзите друзи авторитети.

Постред тоі безкраіен спор мег'у двата братцки саседни народи, македонцкото словенцко населеін'е зарди коіо они се караат малце по малце здреет во национално самосознааін'е, и сакат да се ослободит од опекунството на саседните народи, за да можит само да биди вршител' на судбите си.

Македонците бараат национално обіединуаін'е помег'у ним, но при тоа сакаат тоа обіединуаін'е да станит, не на ноа почва, не да се зафатит од ноо, зашчо такоа обіединуаін'е ке требит многу време, а обіединуаін'ето беше важно, како средство за достигуаін'е политична слободиіа. За тоа обіединуаін'ето беше зафатено на почва, на тоа, шчо се велеа македонците бугари.

Мисл'ата за национално обіединеін'е на македонците, и ако под маската бугарцка, се зафати во 1890 г. Во краіо на 1889 год. се префрлиіа во Бугариіа 30—40 души ученици и студенти македонци од Белград во Софиіа. Тиіе ученици сет душата на сите собитиіа во Македониіа од тогаі до сега. Они беа запознаіани со Србиіа и Бугариіа, со нивните култури и цели во Македоиіа. Они и сознаа опасноста за дележ на Македониіа мег'у тиіе две држаи, ако да бидит македонците сами да не се вооражат, за да си извоіуваат сами, со свои собствени сили и средства слободиіа, и со тоа да преупредат дележот на Македониіа.

По нивна инициатива првен се образуа во зафатоко на деветдесетите години. Іедно национално сепаратистично движеін'е со цел'а да се оддел'ат интересите на македонците од бугарцките со возведуаін'е на іедно од македонцките наречиіа на степен на литературен іазик на сите македонци. Орган на тоа сепаратитстко движеін'е на македонците во Бугариіа беше журналот „Лоза". Но тоа дуовно движеін'е на македонците не се ареса на бугарцкото стамболовцко праител'ство, коіе забрани да се издаат „Лоза" и зафати да гонит македонците сепаратисти. От тоа време ушче побегна Даміан Груев, коі шчо беше во броіот на македонците ученици, шчо поминаа од Белград во Софиіа и во броіот на сепаратистите.

Немаіки во Бугариіа почва за национален сепаратизм македонците, шчо пребегаа од Белград во Софиіа, се зафатиіа со образуаін'е на револ'уциони организациіи во Бугариіа и Македониіа. Видните македонци револ'уционери сепаратисти, како Дел'чев, беа само ученици на првото поколеін'е македонци, ученици србцки и бугарцки. Исто така и Сарафов и друзите по доцкнашни револ'уционери се іавиіа, само нивни продолжатели последуатели, но не инициатори на револ'уционата организациіа.

От самиіот зафаток на револ'уционата организациіа македонците во Бугариіа или со бугарцко образуаін'е, работеа под маската бугари, іедно за тоа, шчо така се

викаше голем дел од населеін'ето, а друго, шчо по тоі пат можеше да се добиіет прддржката на бугарцкото праителство, на бугарцкиіо народ и бугарцката екзархиіа.

Играта, одиграна од ниф, имаше положни и одрични резултати. Мег'у првите требит да се однесат: 1, македонците, со обіединеін'ето си за преследуаін'е интересите на своіата таткоина, станаа важен фактор, коіи шчо на вид влезе во союз со бугарцкиіот народ и сите негои официіални предстаители за достижеін'е на вид обшчебугарцки интереси во Македониіа, а во сашност, со тоа напраи бугарцкиіот народ и негоите официіални предстаители и учреждениіа орадиіа за свои собствени чисто македонцки цели и интереси; 2, македонците од соіузници со бугарите во решеін'ето на македонцкото прашаін'е станаа господари на тоі соіуз, во коі'и шчо бугарите зафатиіа услужливо, а по некоі пат и со гореч во душата нивна, да исполнуваат бараін'ата на македонците.

Контака и македонците зафатиіа да заіауваат, оти они сакаат „Македониіа за македонците" оти тиіе сакаат автономиіа за Македониіа, а не соіединуаін'е со Бугариіа. Бугарите, „скрепя серце", можеа да чуіат таква новост, коіа не можеше да бидит ним приіатна. Но македонците и успокоіуваа бугарите: чекаіте вие, нека ни даат нам автономиіа, па ке видите, оти после неколку години таіа Македониіа ке бидит бугарцка,

зашчо поекето од македонцката интелегенциіа доби обруазуаін'ето си во Бугариіа. Надворешниіо свет пак го уверуваа, оти историіата со Источна Румелиіа не можит да се повторит и со Македониіа, зашчо во Македониіа имат многу народности, а не две-три, оти сите тие народности, како и сите саседни балканцки држаици и големите држаици, ке можат да побркаат на соіединуаін'ето на Македониіа со Бугариіа. Наі после заіауваа: каков интерес имаат македонците да се присоіединуат до Бугариіа, кога от тоа присоіединуаін'е ке имат полза поеке Бугариіа, отколку Македониіа?

Македонците не се установиіа на таіа двоіна игра со различни заіауваін'а на бугарите и на Европа. Тиіе пренесоа центрот на револ'уционата оргнизациіа заіедно со сите национално-политични прашаін'а во Македониіа, за да бидат слободни во своите постапоци од бугарцкото праител'ство.

Во комитетите во Бугариіа зафатиіа да пропапандираат полно оддел'уаін'е интересите на Македониіа од интересите на Бугариіа.

Се зафати енергичната работа на Сарафов, заіедно со комитетите, председател'ствувани од него. Сарафов, како председник на Врховниіот комитет во Софиіа, работеше, сосем не сообразуваіки се со бугарцкото праител'ство. На Сарафов не му сочувствуаше

бугарцкото праител'тсво и кн'азот, со друзи зборои: комитетот, на коі шчо, председател'ствуаше Сарафов се придржуаше во македонцкото прашаін'е іедна таква програма, тогаі за тогаі само политична, изработена ушче от понапред, на коіа тиіе, шчо сет призвани да бранат бугарцките интереси, не сочувствуваа, а тиіе шчо состауваа толпата, со друзи зборови, бугарцкиіот народ, сочувствуваа. Од тука іет іасно, оти бугарите іе голтнаа пил'ул'ата и касно іет да си испраат грешката.

Праител'сгвото напраи усилиіа да поврнит изгубеното, но уви! - било касно. Врховниіот комитет во Софиіа се кладе под председничеството на ген. Цончев, бугарин, л'убимец на кн'азот. Но македонците во Бугариіа убедиіа бугарцкото населеін'е во праотиіата на нивната програма за полно оддел'уаін'е на интересите на Македониіа од интересите на Бугариіа, покажаа политиката на праител'ството, на кн'азот и на „генералцкиіот комитет" или комитеот на Цончев-Михаіловцки, како егоична и добиіа во Бугариіа по голема власт над „генералцкиіот комитет" и над праител'ствената политика во македонцкото прашаін'е. Таіа сила главно се поддржуаше со полната солидарност на „Станишевцкиіот врховен комитет" со „Натрешната организациіа".

И така комитетите, а заедно со ниф, и уопшче македонците се ослободуваат од влиіаін'ето на бугарцкото праител'ство, создаваат своіа независна

програма за работа, таіа програма пропагандираат во Бугариіа и со неіа добиіаат влиіаін'е на бугарцкиіот народ, а преко него и на праител'ството.

Откако се укорени така македонцкото „дело" во Бугариіа, македонците зафатиіа да одат и во Србиіа и тамо да излагаат своіата програма на праител'ството и на србцкиіот народ. Сарафов, Радев, Іанков, увераваа, оти они се борат со девиз „Македониіа за македонците“, за сите македонци без разлика, и оти никоі пат Македониіа не ке се соіединит со Бугариіа. Не іет ли іасно и от тиіе постапоци на македонцките водачи, оти македонците зедоа сами да решаваат судбите на Македониіа, и оти они во своіата деіност сет готои да се столкуваат и да согласат интересите на своіата таткоина, не само со Бугариіа, но и со друзите блкански држаици, откако се дадат од страна на Македониіа некоіи задолжеін'а на тиіе држаици за окажаната неі помок'?

Од дотука реченото іет іасно, оти борбата мег'у Бугариіа и Србиіа за влиіаін'е во Македониіа во резултат даде развиіаін'е на сознаін'ето, да судбите на Македониіа требит да сет во раците на македонците. Македонците се организуваат со сознааін'е своіите праа на своіата таткоина и своіот долг пред неіа. Со организуаін'ето си, македонците станаа главниіот фактор во решеін'ето на македонцкото прашаін'е, как во своіите очи, така и во очите на Европа. Од

востааін'ето со нас се церемонат; до него на нас гледаа како на іедна неопределена маса.

Тиіе сет сите резултати од досегашното ни самосознааін'е. Организациіата со постепеното оддел'аін'е на македонцките интереси од бугарцките, со земаін'ето на македонцкото прашаін'е во своіи раци и наі после и наі многу со сегашново востааін'е во резултат достигна тоа, шчо не предполагаше: на место слободиіа да бараат, сега во Македониіа мнозина сет убедени, да ни требит полно пресечуаін'е на врските со сите балканцки народности и култивираін'е на се, шчо іет во Македониіа оригинално и своіе: іазико, обичаіите. историіата, писменоста, народната словесност и пр.

Тоа нешчо не се предвидуаше, зашчо се мислеше, оти името „бугарин" ке ни донесит с, шчо очекуафме од народното движеін'е. Но во расчетите се излагафме. Заіедно со арнотиіите за интересите на Македониіа, изброіени по горе, името бугарин донесе и одречни резултати за револ'уционото „дело": Името бугарин и неіеднаквите увереін'а пред Бугариіа и пред Европа за судбата на Македониіа по неіното ослободуаін'е состаиіа полно недоверие кон нашето „дело" от страна на европеіците, мислеіки го за итрост, не македонцка, ами бугарцка, и за маневр на бугарцкото праител'ство да се решит македонцкото прашаін'е по скоро. Сиромашкото бугарцко праител'ство се наіде во

небрано лоізе во македонцкото прашаін'е: македонците го изиграа и го употребуваа како средство во своите цели, а европеіците го обвинуваа во итрости, от коіи шчо тоа сиромашкото беше далеку. И така името бугарин присвоіено от комитетите и организациіата за македонцките словени, и соединуаін'ето на нашите интереси со интересите на Бугариіа во агитациіата на комитетите у бугарите, беа причина, сета македонцка работа да се припишит од Европа на Бугариіа и бугарите, и като бугарцко надворешно іавуаін'е да се не поддржуат.

Малу тоа: името бугарин, коіе застауаше да се односуат европеіците со недоверіе кон работата на организациіата, видеіки во неіа сакаін'е на Бугариіа, со револ'уциіа да нарушит равновесіето на Балканцкиіот полуостров, и непостоіанството на бугарцката надворешна политика, напраена, сега против Русиіа, сега со неіа, послужиіа за причина да се согласат Русиіа и Австро-Унгариіа, заіедно со взаимно согласіе да решаваат балканцките прашаін'а. Тоа согласуаін'е од 1897 год. беше напраено против Бугариіа, како мнима подстрекател'ка на македонците, но негоите резултати беа вредител'ни, не за Бугариіа сама, зашчо во бугарцките натрешни работи никоі немат прао да се набркуат, а за нас македонците. Тоа іет отрицател'ната страна на првиіот период на националното ни самосознаін'е; тоа іет причината на неуспеот на востааін'ето ни. Неуспеот значит главно се должит на

името бугарин, усвоено и пропагандирано од револ'уционерите.

Востааін'ето напраи епоха во жиотот и националното самосознаін'е на македонците словени. Оно ке натерат нашиіот народ и негоата интелегенциіа да погледат назад на своіите упушчеін'а од коіи произлезе неуспео на востааін'ето. Оно ке натерат македонцката интелегенциіа со различно образуаін'е да се сплотит во іедно, за да обіединит народот ни, но веке, не на таіа осноа, шчо си покажа сета своіа несостоіател'ност, а на друга, на чисто македонцка. Востааін'ето ни покажа оти ниіе македонците не можиме да очекуаме помок од никоі од балканцките држаици, оти решеін'ето на нашето прашаін'е іет сето во рацитe на Големите Сили, и за тоа нам и не ни требит да соіединуаме и збркуаме нашите интереси со чиіи и да бидит словенцки на Балканцкиіот полуостров. Нам ни требит натрешно обіединуаін'е мег'у себе: не ни требат во Македониіа ни срби, ни бугари, ни грци, оти не сме ни іедното, ни другото, ни трек'ото; не ни требат патриархисти, екзархисти, оти ниіе сме само праославни рисіани. Делеін'ето іет искуствено создадено од балканцките држаици, намерени да дел'ат Македониіа со стечен'е на обстоіател'ствата. Но македонците, на сегашната степен на нивното национално развитіе, не сет материіал во рацитe на малечките балканцки држаици, ами сет силен етнографцко-политичен фактор, от коі шчо поеке зависат судбите на Македониіа, отколку од

малечките балканцки држаици. Тиіе македонци, шчо покажаа таква способност во своіето националнополитично организуаін'е, шчо покажаа таквоа примерно жртвуаін'е со своіите интереси во полза на интересите на своіата татаоина, не со по малечок успев, ке можат да организират секакви препіаствиіа на националните и религиозни пропаганди, шчо цепат денеска народот наш на делои враждебни іеден кон друг.

Организациіата и македонците до сега на далеко растоіаін'е отдалечиіа интересите на Македониіа' од бугарцките. Од тоа положеін'е до полното отцепуаін'е од Бугариіа и до обіавуаін'ето Македониіа за оддел'на од Бугариіа и Србиіа етнографцка област имат іедеи рачкор. Тоі рачкор іет необходимо следствиіе на неуспео на сегашното востааін'е. Тоі іет на полоина напраен. Полното отцепеін'е на Македониіа од балканцките држаици во етнографцки однос ке испливит на іава со успокоеін'ето на Македониіа.

Набркуаін'ето на бугарите и србите во Македониіа беше предизвикано од некоіи обстоіател'ства: македонците идеа рака за рака со бугарите во црковното прашаін'е от тамо ращиреін'ето власта на екзархиіата во Македониіа. Србиіа се набрка во Македониіа откако изгуби надеж да си присоіединит Босна и Ерцегоина.

Но сега и за нас македонците настапиіа нои обстоіател'ства, коіи ке не потресат, и ке ни кажат нои патишча, по коіи шчо ке требит да одиме однапред. Претенцииите на Србиіа и Бугариіа од іедна страна, ни покажаа, оти само конкуренцииата на тиіе две држаи не застауат да робуаме ушче на неопределен срок; од друга — тиіе претенцииі ни подтврдиіа и без тоа известната истина, оти во цела Македониіа имат само іедна а не неколку словенцки народности. Значит делеін'ето іет искуствено и од борбата со него наі напред ке требит да се зафатит нашата ноа работа во по натамошното развитиіе на националното ни самосознаін'е.

И така имин'ата: србин, бугарин и грк си изслужиіа своіата служба во Македониіа и за ниф там немат поеке место. Време іет да заменит іедно обшчо за сите македонцки словени име — името „македонец". Таіа смена іет само логично следствиіе на досегашната работа на македонцките комитети, организацииі и интелегенциіа и се барат од обстоіател'ствата. Тада смена частично веке іет настапила и не іет далеко тоіа време, кога таіа ке торжествуат.

При с горереченото за ноото течеін'е во развиіаін'ето на националното самосозвааін'е у нас, ми се чинит, оти пак мнозина од вас, ке видат во моіите мнеін'а и зборои само іедна мистификациіа. Можит, мнозина ке се запитаат: 1, ако до сега комитетите имаат играно

двоіна рол'а: на бугарите им имаат вел'ано, оти македонците сет бугари 'и іеден ден Македониіа, како и да бидит, ке се соіединит со Бугариіа, а на европеіците им вел'ат, оти они бараат автономна Македониіа само за македонците, оти се н'емат никаква мисл'а за соединуаін'е со Бугариіа, то откаде іас знам, оти комитетите іа лажат Бугариіа, а не Европа? Можит да бидит сосим противното на тоа, шчо рекоф іас по горе за комитетите т. е. тиіе сет готои да дадат на Европа секакви гарантиіи, Македониіа да не се соіединит со Бугариіа, но они никоі пат не ке склонат да се упразднит во Македониіа бугарцкиіот іазик и бугарцкото име во полза на централното македонцко наречіе и името „македонец", со друзи зборои, то, шчо кажуаф іас, да имало само іеден чекор од тоа положеін'е шчо се држаат македонците и македонцките комитети во македонцкото прашаін'е кон Бугариіа, до полното отцепуаін'е на Македониіа и македонците од бугарцките национални интереси, не іет прао, зашчо, не іеден чекор, ами цела пропаст оддел'уат іедното од другото, и комитетите ке покажат наі силно сопротивуаін'е на ноото течеін'е; 2, ако се допушчит, оти комитетите никоі пат немат да се согласат на упразднуан'ето на бугарцкото име и іазик од Македони а заіедно со него ке бидит против ноото течеін'е и сета македонцка интелегенциіа со бугарцко образуаін'е, то откаде ке поцрпуат ноото течеін'е, сила за себе? Коіи ке бидаг теоретиците на ноото течеін'е, каде тиіе теоретици ке развиваат своіата деіност, каде и

каква ке бидит нивната аудиториіа, откаде ке се зимаат средствата за пропагандираін'ето на идеіата, како ке проникнит таіа во народот и како ке се поддржуат во него ? Откаде ке се наідат стредства за нои учебници, коі ке и приготвуат, на чиіи стредства ке се содржуат сколиіите со македонцки іазик? — Очигледно, іедно комитетите и македонцката интелегенциіа во Бугариіа зафатат да се противат на ноото течеін'е, или, ако не му се противат, просто не го поддржуваат, іасно іет, оти од него немат да останит нишчо: фантазиіите на неколцина македонци ке бидат осмеіани и поеке нишчо.

Така ли іет во сашчност? Да разгледаме до колку можат да бидат осноани таквиіа предполагаін'а и сообразуаін'а?

Прво ке прегледаме прашаін'ето: во каков однос комитетите и македонцката интелегенциіа ке станат кон іедно ноо национално течеін'е среди македонците, коіе барат не само политично, ами и национално и религиозно ослободуаін'е на Македониіа т. е. кон іедно течеін'е, шчо прокламират „Македониіа за македонците" против сите претенденти на Македониіа, во истиіо броі и против Бугариіа и бугарите. Да си предстаиме, оти тоа ноо течеін'е іет незначител'но. И во тоі случаі требит да се решит прашаін'ето за односот кон него. Ако ноото течеін'е од гледишче на комитетите іет нешчо опасно и нежел'но, то тоа требит

да се искорнит ушче во самиіот зафаток; ако тоа само по себе немат почва, то требитда се предостаит само од себе да исчезнит; а ако іет полезно за Македониіа, то ке требит да се поддржит од ниф.

Прашаін'ето, далиноото течеін'е имат биднина или не, ке се разгледит по долу, откаде ке се видит оти оно, ако се предостаат на само себе и се игнорират, ке се развиват само, а не ке опаг'ат. За тоа, имаіки пред вид, оти ноото течеін'е само от себе ке растит, требит да се разгледат прашаін'ето, али комитетите ке се борат со него, или пак ке го поддржуваат?

Прво се питат: дали комитетите, разсудуаіки логично, можат да обіаат воіна на ноото течеін'е? Можит да се допушчит, оти таква воіна можит да се очекуат, зашчо во комитетите имат членои, не само македонци, ами и бугари, и последните некоі пат не ке се согласат со ноото течеін'е, оти со него ке се закопаат бугарцките интереси во Македониіа; исто така имат и мег'у македонците, членои на комитетите, лица, коіи ке расудуат така: сега на старост ниіе не можиме да учиме нов іазик: бугарцки знаіиме и бугарцки ке зборуаме, — ниіе сме бугари.

Малу тоа. Мнозина, па и наі големиіог дел од македонцката емиграциіа во Бугариіа ке се противит на ноото течеін'е по чисто егоистични сообразуаін'а. Поеке од 5.000 души македонци имат на државна

служба само во Софиіа. Не по малу имат кандидати на служба. Измег'у таіа македонцка интелегентна емиграциіа имат мнозина, или шчо имале, или имаат високи должности, пак и коіи сет претеденти и кандидати на, ниф, во тоі broі и на министерцки портфеіл'. Се знаіит, оти сите тиіе господиновци имаат наі горе от се своіите лични интереси. За ниф интересите на Македониіа сет іедно средство да добиіат служба и да се одржат на неіа. И интересите на Бугариіа, не Господ знаіит, шчо означаваат. Но за да се исполнат нивните егоистични планои за убаа служба, они сет готои да се покажат поеке бугари от самите бугари, да играат от себе рол'а на бугарцки шовинисти, со неіа да експлоаатараат и бугарцкиот кн'аз и интересите на Македониіа, и на бугарцкиіот народ, и европеіцкото обшчествено мнеін'е, со іедеи збор, да лажат, и на десно, и на лево, под вид да исполнуваат некаков патриотцки долг, а во сашчност да добиіат служба, власт и попул'арност. Іедно македонцкатга интелегентна емиграциіа се состоіит главно от таквиіа лица, шчо си имаат соіединено своіите интереси со Бугариіа и се облизуваат около бугарцкиіот кн'аз, коі шчо по кефот си клаат и сфал'ат миниетрите, и коі шчо можит да клаит за министри, не само луг'е коіи шчо имаат малу попул'арност сред бугарцкиіот народ, но и таквиіа, шчо немаат сосим партиіа и сет „независими" т.е. „и тука го клаваат и гамо го клаваат", — іедно имаме луге, шчо мисл'ат, оти главното достоинство на чоека іет, не честно да служит на своіот народ, ами да

итруат т. е. да лажит, и десно, и лево, — то природно іет, оти ноото течеін'е во развиіаін'ето на националното самосознааін'е на македонците не ке стретит поддржка во нашата емиграциіа во Бугариіа.

Немат шчо да се зборит за учените македонци во Бугариіа: тиіе іедногласно ке речат, оти ноото течеін'е іет просто апсурд, оти никоі пат немало македонцка народноот и сега іа немат; оти македонците сет бугари и пр. Секоі пат и на секаде іет бивало така и така ке бидит сега и каі нас. Учените, аристократиіата, интелегенциіата и вообшче обшчествените класои, каі шчо се имаат лични интереси, стари традициіи и предубедеін'а се борат со ноите течеін'а, каі шчо се наог'ат истината и праината. Тиіа течеін'а се укоренуваат прво во долните класои и уопшче во л'уг'ето без предубедеін'а, готои да се борат со тиіа предубедеін'а во зашчита на ноите идеи, од осашчествуаін'ето на коіи ке зависит, не само нивната, но и стрек'ата на нивниіот народ. За илустрациіа на одот и на, резултатите на борбата мег'у стари и нои течеін'а, доста іет да си припаметиме борбата на рисіанството со іазичеството, реформираін'ето на Русиіа от Петр Велики, возродуаін'ето на чехите, литовците, праопионата реформа на Вук Караджич и пр.

Туку да остаиме излезот на борбата мег'у старото и ноо македонцко национално течеін'е, да се задржиме на

прашаін'ето за односот на комитетите кон ноото течеін'е. Іас по горе рекоф, оти по големиіот дел от членоите на комитетите ке бидат за борба со ноото течеін'е. Но како ви се чинит, али таіа борба ке бидит победоносна за ниф? — Не. — Она само ним ке им ископат гробот. Она ке компрометират и бугарцката политика во Македониіа. И ето зашчо.

До сега комитетите кажуваа на надворешниіот свет, оти они работат само за „Македониіа за македонците" и сет готои да дадат секакви гаранцииі да не станит присоіединуаін'е на Македониіа со Бугариіа. Бугариіа искажуат истата политика во македонцкото прашаін'е. Комитетите вел'ат, оти се готвеше и стана обшчо македонцко востааін'е от сите македонцки народности заіедно, а не само од „бугарите". А кога им кажуате: іедно востааін'ето іет обшчо от сите македонцки народности, то зашчо комитетот заседаат само во Бугариіа, [а] не и во Србиіа, Влашко и на друго место, тиіе одговараат така: от тоа, шчо комитетите заседаваат во Бугариіа, грешно іет да се праит закл'учок, македонцките комитети да сет бугарцки; за македонцките комитети Бугариіа не іет нишчо поеке од іедна држаа, шчо окажуат гостеприемство на македонците и им даат слободиіа да работат слободно до колку таіа работа не наносит вреда на државата; т. е Бугариіа во македонцкото востааін'е играт само рол'ата на Каравлашко во бугарцкото востааін'е. Бугариіа кажуаше истото. Европеіците, се разбират, не веруваа

на тоа. Ами сега, колку лажовни ке излезат тиіа увереін'а и на македонцките комитети и на Бугариіа, ако и іедните и друзите, от пасивен однос кон іедно ноо течеін'е, шчо барат „Македониіа за македонците" а не за бугарите, или од иронизируаін'е со него, стапит во борба со него? Таіа борба ке свалит маската и од іедните и од другата и ке востаноит симпатиіите на европеіцкото обшчество и европеіцките праител'ства во полза на ноото течеін'е и против лажливците. А без Европа и Русиіа, ни комитетите, ни Бугариіа, не можит ни на іота да изменат судбините на Македониіа.

А іедно іет така, комитетите од ироничен и пасивен однос кон ноото течеін'е ке требит непостредствено да преминат до негоото поддржуаін'е. Ето го одгоорот на прашаін'ето, каков можит да бидит односот на комитетите кон ноото течеін'е?

Сега да поминиме до другото прашаін'е: от каде ноото течеін'е ке зимат сила, ако македонцката интелегенциіа и комитетите во Бугариіа зафатат борба со него? Со шчо располагат оно?

За одгоор на тоа прашаін'е требит во неколку рески да се одбележит рол'ата на Србиіа во македонцкото национално возродуаін'е. Да пренебрегуат чоек со положеін'ето, шчо го имат земено Србиіа во македонцкото прашаін'е и со неіната рол'а во македонцкото национално возродуаін'е іет

лесномислено. Даже можит да се речит, Србиіа да изигра во наі ноата историіа на Македониіа по голема рол'а од Бугариіа. Кога Бугариіа со шум сакаше да решит македонцкото прашаін'е, водена за носот од македонцката емиграциіа, Србиіа тио, со голем успеф работеше во Македониіа наполно согласно со србцката погоорка: „тиха вода брег рони. *Беше време, кога ролите на тиіе две државі беа обратни т. е. Србиіа шумеше а Бугариіа работеше.*

Да бидиме по іасни.

До србцко-бугарската воіна во 1885 г. бугарите тио работеа во Македониіа. Сливница им покажа на србите, оти ако іедна Бугариіа со Источна Румелиіа можат да покажат на Србиіа іедна Сливничка поразиіа, то соіединената Бугариіа, заіедно со присоіединената до неіа Македониіа во бидно време, можит и сосем да победит и поробит Србиіа. Сливница натера Србиіа да зафатит іедна ноа борба со Бугариіа за Македониіа. Наі напред таіа борба беше на книга: србите докажуваа со громки и плитки фрази, оти они имаат по големо прао на Македониіа од бугарите. От тоа поминаа пак на громка, но безрезултатна пропаганда во Македониіа: наобек'аа на македонци, млади ученици, од бугарцки и грцки сколиіи златни гори за во Србиіа. Патриотичното пропагандно другарство „Св. Сава" од 1888 година отвори пансион за своіите ученици стипендиіати. Во 1889 година броіот на стипендиіатите на тоа

другарство се уголеми, за да се умалит по неколку месеци: во ноември месец на таіа година около 40 души ученици македонци, іедни таіно, друзи іавно и демонстративно поминаа од Белград во Софиіа, за тамо да се учат (се разбират со бугарцки пари). Тоі неуспеф не обескуражи одважните срби: другарството „Св. Сава" отвори патриотична подписка во Србиіа за построіуаін'е ноо здаін'е на другарство за пансиіон и за своіа пропагандцка околиіа. Во 1890 год. се издигна големо трикатно здаін'е, во коіе од іануари 1891 год. се отвори пропагандцката „Богословцко-учител'цка сколиіа", за да се затворит по полоина година. Но за тоа Светосавцкото другарство за таіа полоина година напраи доста шум: во неіа осим науките имаше и воена гимнастика и маршеи на учениците со музика по Белград и негоите околиіи и патуаін'е на летото по Србиіа, каде се произносуваа громки тостои. Со тоа се сврши шумот во Србиіа, и србите зафатиіа да работат тио и упорно: пропагандата помина от патриотцкото другарство во раците на министерството на надворешните работи. Министерството првно и праік'аше своіите стипендиіати во србцките провинциални градишча, за да се учат, а после собираше во Белград во специални или великата сколиіа.

Работеін'ето на србите не остана без резултати при решааін'ето на македонцкото прашаін'е. Србите со своіите сколиіи во Македониіа успеа да создадат во

европеіцкото и руско обшчествено мнеін'е ил'узииа, да имат срби во Македониіа. Іедно подобна ил'узиіа поминуат пред праител'ствата на Великите Сили за факт, то іасно іет, оти при решеін'ето на македонцкото прашаін'е требит да се имаат пред очи и бараін'ата на србцкото праител'ство. Следствено, Србиіа при таіа борба достигна поеке од Бугариіа, коіа со шумот, шчо подигна остана со загуби, а не со добит. Ако да не се іавеше ноото течеін'е во развитиіето на националното самосознааін'е мег'у македонците, коіе ке приравнит загубите на Србиіа со загубите на Бугариіа, то можит положно да се тврдит, оти од востааін'ето бугарцките интереси во Македониіа само пострадаа, а србцките само се уголемиіа.

Но србцката пропаганда осем ил'узиіата за србцка народност во Македониіа и побркуаін'ето да се решит македонцкото прашаін'е во полза на бугарите, имат и друзи резултати.

Во зафатокот на нивната пропаганда, србите и не мислеа да праат македонците срби; тиіе сакаа просто да создадат во Македониіа, редом со бугарцките, и србцки интсреси, така, да во време решеін'ето на македонцкото прашаін'е, да добиіат колку се можи по голем дел од неіа.Таіа цел'а се достигаше, іедно со изіавуаін'е историіцки и друзи праа и сообразуаін'а, а друго и главно со инакво постааін'е прашаін'ето за народноста на македонцките словени. Последните

можеа да се истаат, или како нешчо средно мег'у србите и бугарите т. е. ни срби, ни бугари, а просто македонци или македонцки словени, или како срби. Првата теориіа имаше по малу последуачи и беше предназначена за пред европеіцкото обшчествено мнеін'е. Но на таіа теориіа беше затворен входот во Македониіа, како и со сите тиіе средини, откаде излизаа пропагандистите. Таіа теориіа беше опасна за србцките интереси во Македониіа, зашчо ке повлечеше по себе согласіето на Србиіа да се образуат оддел'на македонцка држаа и со тоа Србиіа не ке добиіеше ни іеден дел од неіа. Втората теориіа, т. е. сите македонцки словени сет исто таквиіе срби, како и бошн'ацие, црногорците и пр., се укорени во Србиіа. Со тоа србите лажеа, не само европеіцкото обшчествено мнеін'е и македонците, но и сами себе; тиіе зафатиіа да пропагандираат истата идеіа и стред србите со помок'та на сколиіи и книги. Последните беа и сет сите тенденциозни во прашаін'ето за народноста на македонците. Ил'узиите на европеіцкото обшчествено мнеін'е за србцки интереси донесе своіите плодои. Ил'узиііте на, самиіот србцки народ пак не сет без резултатно: во случаі на воіна за Македониіа со кого и да іет, србите, како іеден, сите ке се наврл'ат на неприіател'от, — србцката воіска со наі силно патриотцко осек'аін'е ке се биіет за Македониіа.

Србцките усил'а, да се прегледат од научно гледишче македонцкото прашаін'е се увенчаа со успеф. Бугарите

можат да се утешаваат да іет прашаін'ето за народноста на македонците решено во нивна полза. Они можат да му турат нему крст. Но не го праат тоа друзите учени. Сега веке имат предстаители од науката, како проф. проф. И. А. Бодуен-де-Куртене, П. А. Лавров и В. Іагич, коіи гледаат на македонцките наречиіа, како на одделен предстаител' на словенцката фамилиіа од іазици. Тоа прегледуаін'е и такво решеін'е іет србцка научна победа.

Србите напраиіа преврат и во пон'атиіата и стремежите на македонците, преврат вистина не и во нивна полза, но ушче по малу во бугарцка. Они сакаат да напраат македонците срби, забрануаіки да се обраік'ат пропагандата со ниф инак, осем како со „праи" и „чисти" срби. Тоа не стана. Македонците зафатиіа да се задолбочуваат во прашаін'ето за нивната народност и интереси, и доідоа дозакл'учок, да не сет они, ни срби, ни бугари; да немат за ниф, ни бугарцки, ни србцки, ни грцки интереси, а да имат само македонцки. Србите не достигнаа краіниіот предел на нивните стремежи, но достигнаа таков предел, от коі, шчо вистина не можит да се одит контака, но коі шчо можит да успокоит по умерените елементи во србцкото обшчество и народ.

Одот на србцкото влиіаін'е во развиіаін'ето на народното самосознааін'е у македонците и негоите резултати се предстауваат во тоі вид:

Во 1889 год, во Белград во пансионо на Св. Савцкото Другарство на Космаіцка улица имаше около 50—60 души млади македонци. Мег'у ниф немаше „старо-србиіанци", а сите беа само од Македониіа и по нивното образуаін'е до идеін'ето нивно во Србиіа, во бугарцки или грцки сколиіи, се делеа на: „бугараши" и „гркомани". Мег'у ниф „србомани" немаше.

Старите „бугараши" заіедно со ноопристигнатите таіа година и со некоіи „гркомани", на броі около 30—40 души, іедни таіно, друзи іавно и демонстративно, заминаа во Бугариіа. Тиіе млади македонци, воспитани во Србиіа во народен, т. е. во дух да, л'убат наі напред 'своіата таткоина и своіот народ, па после човечеството, заминааіки во странаата, каі шчо немат национaлн'о самознааін'е, а на место него полон индеферентизм кон народните интереси, внесоа во неіа ноа струіа од национално воодушевеін'е и работеін'е за ослободуаін'ето на Македониіа. Они состаиіа во Бугариіа осноата на работеін'ето во полза на Македониіа.

„Гркоманите" во Белград од година на година се уголемуваа со нои „гркомани" и „бугаромани", но и іедните и друзите натре во Србиіа мачно се преобрнуваа во „србомани". „Србомани" се чинеа они само со заминуаін'ето во Македониіа како србцки чиновници и органи на србцката пропаганда. „Србомани" македонци имаше само за надворешниіот

свет и за друзите пропаганди во Македониiа. Органите на србцката пропаганда во душата си никоi пат не се осек'аа како „срби" или „србомани", особено првите 10 години и ако имаат они живеiано во Србиiа.

Живеiн'ето на млади македонци во Србиiа секоi пат имаше многу арно влиiаiн'е на интересите на Македониiа. Тука они се заинтересуваа со прашаiн'ето за нивната народност, со србцките филологиiцки и историiцки аргументи за народноста нивна, со србцкиiот патриотизм и со краiното негоо изражуаiн'е во вид на шовинизм или слепо предпочитуаiн'е на своiето пред чуздото, со причините на србцкиiот шовинизм, со рол'ата на Србиiа во сегашно и бидно време во македонцкото прашаiн'е и со много друзи важни и интересни прашаiн'а.

Искуственоста на создааiн'е србцки интереси во Македониiа беше iасна за сите. Но исто така македонците сознаваат да iет Србиiа држаа, шчо разполагат со воiска, дипломатиiа, iеден народ и iедна интелегенциiа, коiи шчо ке зашчитуваат србцките интереси во Македониiа со примерна преданост и краiен фанатизм.

Борбата со србцките интереси во Македониiа iет непосил'на, не само за македонците, коiи шчо не располагаат со држаа и државен бiуджет, воiска, дипломатиiа и пр., но и за слободна Бугариiа. Затоа

македонците во Србиіа се одрекоа од іедна іавна борба со србите, но со тоа они не се откажаа од интересите на нивната таткоина.

Од избегуаін'ето на првата група македонци ученици во 1889 година, за коіе напоменаф, се до 1895/6 уч. г. избегуваа, коіе по мали групи от 5—10 души, коіе оддел'но от по 1—2. Но по големиіот дел македонци останувaa во Србиіа и бараа пат, како ке се можит да се работит во полза на Македониіа без да се влегуат во отворен конфликт со србите.

За да се изработит іедна таква програма, македонците ученици во Белград во 1893/4 уч. г., во време на инспекторството над ниф на директорот на III гимназиіа Г'уро Милиіашевич, решиіа да состаат македонцко другарство во Белград. Цел'ата на другарството беше негоите членои да се запознаіат и да си изработат іедна програма коіа ке іе осашчествуваат во Македониіа таіно от србцката пропаганда. Іавната цел'а на другарството беше изучуаін'ето на Македониіа во етнографцки, географцки филологиіцки и историіцки однос.

Се разбират, оти от тоа другарство не излезе нишчо, зашчо србите не доверуваа на македонците и зафатиіа да праік'аат во него „старо-србиіанци", црногорци, босниіци, ерцеговинци и пр. Оообено тоа недовериіе и наплив от срби во македонцкото другарство настапи на

II година него сашчествуаін'е при инспекторот, гимназиіцкиіот проф. Іуришич. Но со растураін'ето на другарството не се измениіа чувствата и стремежите на македонците во Србиіа. Они зафатиіа да следат револ'уционата организациіа, создадена од македонци со бугарцко-србцко образуаін'е као и односот на србите кон неіа. Они си дадоа отчет од рол'ата на Србиіа во македонцкото прашаін'е до сега и за однапред, затоа и ним принадлежит честта да сет создаачи на националниіот сепаратизм сред македонците. Они сет и главните негои последуачи. Мег'у ним имат луг'е со висок патриотизм и со здрао разбираін'е на националните македонцки интереси.

Тиіе македонци и дадоа израз на своіите убедеін'а за македонцкото прашаін'е со издааін'ето во Белград во 1902 год. ноината „Балкански Гласник". Издааін'ето на таіа ноина не можеше да се аресит на србцките шовинисти, за тоа србцките ноини подигнаа шум против издааін'ето на „Балкански Гласник", обвинуаіки негоиіот редактор во сочувство на македонцките комитети, во резултат на коіе тоі беше претеран от Србиіа.

Таквиіе сет резултатите на србцката пропаганда мег'у неіните воопитаници и органи, родом од Македониіа. Во прашаін'ето за народноста на македонците србите пред македонците се придржуваа до вторатa од упоменатите две тероиіи, т. е. да сет македонците срби,

и токмо со тоа у ниф се добиіа противни резултати. Србите сакаа да напраат македонците да служат на србцките интереси, т. е. сами да се мисл'ат, и на своіите сонародници да им вел'ат, да сет срби. Но на место тоа македонците зафатиіа да гледаат на себе како на македонци со своіи оддел*ни цели, и сакаа, не да служат како орадиіа за србцки цели, но да употребат србцката политика како средство за достижеін'е на чисто македонцки цели.*

Ни іеден србцки воспитаник, особено, ако тоі имат живеіано во Србиіа, не само не веруат на србите, да іет он србин, но и мрзит за нивниіот шовинизм, и лажит, за да си достигнит само цел'ата, да добиіет образуаін'е. По свршуаін'ето на учеін'ето, можит да бидит и чиновник на пропагандата, но при тоа тоі и мрзит, и проклинат судбата си за тоа, шчо іет орадие на іедна пропаганда, коіа си имат своіи цели, совршено противни на интересите на негоата таткоина — Македониіа.

Таков македонец, обично до постапуеін'ето во србцка: сколиіа, іет бил и во бугарцка, или грцка, или ; и во іедната, и во другата. Тоі си припаметуат, како во іедната сколиіа го уверавале, да іет он грк, во другата — да іет бугарин, а тука — да іет србин. За него іет прашаін'е, каде іет истината, зашчо сите имаат свои аргументи. Протиоположните аргументациіи не даваат возможност да се наит, коіа іет наі праата, и за тоа

македонецот решаат да сет сите лажни и да имат само іедна неопровргната истина: македонцкитe словени сет македонци и словени, следствено требит секоі македонец да чуат интересите на своіата таткоина и на своіот народ, а не интересите на пропагандите.

Да покажиме и на друг тип македонец со србцко образуаін'е; Он можит се броіит бугарин, и по проживуаін'ето во Србиіа 4—5 год. Откако сврши тоі своето, образуаін'е во Србиіа, каде тоі требит да одит; во Бугариіа или Македониіа? И во іедната, и во другата шчо ке праит? Бугариіа и екзархиіата во Македониіа имаат чиновници поеке от колку им сет нужни. Пак и да имат место, то него не ке му го даат на іеден, шчо свршил во Србиіа, ами на іеден своі кандидат. Да допушчиме ушче и тоа, да он добиіат бугарцка служба. Но ке се чувствуат ли он на местото му? — Не. Тоі за време на поминатите негои години во Србиіа се наог'ал под влиіаін'е на цел ред прилики, шчо отсатствуваат во Бугариіа, и за тоа негоото мировозреін'е се разликуат од мировозреін'ето на тиіе, шчо се образуваа само во Бугариіа и іет слободно от цел ред предземени мисли и предрасудоци. Наі малу во ноата обшчествена средина тоі ке се осек'ат не на своіето место.

И така Србиіа, со своіето набркуаін'е во македонцкото прашаін'е, напраи грмаден успеф и требит да си го признаиме да іет тоі, не толку во неіна, колку во наша полза. Она отвори сколиіи, кладе консулства,

ракоположи Фирмил'ана и со се тоа даде нов праец на нашето прашаін'е. Она создаде во европеіцкото обшчествено мнеін'е и во самата Србиіа ил'узиіа да имат срби во Македониіа и таіа ил'узиіа минуат во очите на іевропеіците за факт. Она застаи, да се прегледат од ноо прашаін'ето за народноста на македонците, и да се решит, ни во полза на бугарите, ни во полза на србите, а во полза на оддел'на македонцка народност. Она воспита цело поколеін'е македонци, коіи имаа, имаат и ке имаат наі решител'но значеін'е во ноата историіа на Македониіа. Србцките воспитаници играат важна рол'а во македонцкото прашаін'е без да се обрак'ат внимаін'е на тоа, али они работат под бугарцка, србцка или македонцка фирма, као и без разлика. али сет они во морален однос л'уг'е високи или не. Србцки воспитаници имат от сите тиіе категориіи, и во сите ниф се покажуат србцкото влиіаін'е благодатно за Македониіа. Србцките воспитаници, шчо работеа под бугарцка фирма, создадоа и поткрепиіа македонцката револ'уциіа ; на ниф се должит и политическиіот сепаратизм. Националниіот сепаратизм се должит на србцки воспитаници идеалисти, шчо работаат под србска маска, а во душата своіа се признаваат за македонци; србцките воспитаници, со своіеето образуаін'е во Србиіа, се образуваа во национален дух, наместо во национален индеферентизм во Бугариіа, и ако некоіи од ниф сецело не престанаа да се вел'ат бугари, но мег'у ниф и македонците со чисто бугарцко образуаін'е

и самите бугари се отвори іедна голема пропаст: они со своіето образуаін'е станаа на средината мег'у бугарите и србите, т. е., велеіки се по традициіа бугари, они престанаа во душата своіа да сет такви: они станаа македонци. Наі после наі долните, наі отчаіаните органи на србцката пропаганда, родом Македонци, пак сет полезни за Македониіа: од ниф се образуат клас од недоол'ни со србцката пропаганда, за коіи шчо немат пат кон бугарите; они ке уголемуваат класот од националните сепаратисти.

Значит, ако ниіе се лажиме во претположеін'ето, оти националниіот сепаратизм ке бидит поддржан от комитетите, организациіагга и македонцката интелегентна колониіа во Бугариіа, то, и во таков случаі, доста іет іедна силна србцка пропаганда во Македониіа, за да земит националниіот сепаратизм наі големи размери.

Но ноото течеін'е стрек'ат и ке стретит арен приіем ушче во зафатокот негов и во наі арната, наі интелегентната и непродадената македонцка интелегенциіа, како шчо и іет резултат на умственото и наравствено развиіаін'е на последната. Имат, и ке се наідат, мнозина интелегентни македонци, код шчо сет готои да дадат животта своіа за интересите на своіата таткоина и своіот народ, коіи ке се запитаат: шчо іет по важно за нас македонците: обшчебугарцките, обшчесрбцките, обшчегрцките или македонцките

интереси? И ке одгоорат, да сет интересите на таткоината секоаш по горе од интересите обшченародни, и да сет последните само стредство за првите, а не наопаку. Мала набл'удател'ност требит, за да се убедит чоек во таіа истина. Наі напред се знаит от секого, оти ниіе милуаме нашата таткоина Македониіа и нашиіот народ, зашчо катаден и видиме и изучуаме со своіите органи на чувствата. Во неіа и стред него сме изл'упени. Од детинство с, шчо іет мило ним и нам ни іет мило; с со шчо се радуваат они, и ниіе се радуаме; они плакаат и ниіе плакаме. Обшчата радост и жалост, обшчите предаін'а и обичаіи не праат сите нас іедно цело, — іеден народ. Но іедно поминиме границите на Македониіа, или на іуг, или на северо-исток, или на север, т. е. во Грциіа, Бугариіа, Србиіа, наіеднаш ке осетиме, оти дуіет на нас веке друг ветар; ке осетиме да сме ниіе тамо само неканени гости, и оти, ако сакаат тамо да ни се покажат браік'а, но тоа го праат, за да не ограбат нас и да не експлуатираат. Грците, бугарите, србите, сите заіедно не уверуваат нас, да ниіе сите сме само од нивната народност, и оти нашето спасеін'е іет само во соіединеін'ето на цела Македониіа, или барем на іеден голем дел од неіа, кон нивната држаа. Секоі од нас ке забележит, оти тиіе л'уг'е, за коіи ниіе знаіефме само от книга, и знаіефме како л'уг'е, шчо сакаат да ни поможат да се ослободиме, ни се покажуваат нам за приіатели и сонародници и ни се присторуваат за наши покроители, не зато, шчо сме ниіе грци или бугари,

или срби, не зашчо се грижат за некакви општонародни интереси, во коіи флизаат и нашите, не зашчо сакаат да ни поможат и да не избаат нас, а само со чисто егоистични цели, т. е. они експлуатираат со тоа, шчо се велиме ниіе со нивните народни имиін'а, и сакаат на осноа на сашчествуаін'ето на тиіе народни имиін'а во таткоината ни, да уголемат своіата таткоина, да обеспечат своіите интереси со завладуаін'ето, ако не на цела Македониіа, то барем на голем дел од неіа. Не ни покажуат ли тоа, оти малите држаи, па и секоіа іедна страна, со преследуаін'ето општонародни цели, преследуат не хуманни цели. ослободеін'ето на поробените а чисто материіални и егоисгични, т. е. уголемуаін'ето нивно за неін интерес, без да се гледат, али ке настапит подобруаін'е во судбата на Македониіа, или не. Значит месните интереси се іауват главни, а општонародните второстепени; првите сет цел'а, вторите — средство. Имиін'ата: бугарин, србин, грк во Македониіа сет средство на малите држаи да не заробат нас. Ако и ниіе милуаме нашата таткоина и сами себе, то и ниіе требит да претпочитаме нашите местни македонцки интереси пред општобугарцките, општосрбцките, општогрцките. Ниіе требит да создадиме такво положеін'е, да немат во Македониіа, ни бугарцки, ни србцки, ни грцки интереси, зашчо тамо немат бугари, срби и грци, а имат само македонци от словенцки происход и некоіи друзи македонцки народности. Нашите интереси требит да си и изучиме и да, си и зашчитуаме сами, а не да и дааме во туг'и

раци, за да експлуатираат со ниф малите балканцки држаици.

После, националнииот сепаратизм ке имат место и у л'уг'е, шчо гледаат от практично гледишче на работите, без да се занимаваат многу со теориіата за народноста ни. Така, они ке расудуваат: ако іедна Канада можит да се срдит на Англиіа за тоа, шчо последната, за да си бидит во арни односи со Сев.- Американцките Соіединени Држаи, пожртвуала ним интересите на Канада, и последната сега сакат да се ослободит од Англиіа и сама да си бранит своіите државни интереси, зашчо по арно си и разбирала; — то зашчо Македониіа да се не срдит на Бугариіа за тоа, шчо она не можит да бранит македонцките интереси, ами само експлуатират со ниф, и зашчо Македониіа да не речит: іас проливав крв од моіи синои, нека бранат моіите интереси они сами, а не твоі Начович, Цоков, Станчев и С-іе.

Исто така, мнозина ке забележат, оти малите држаи се односуваат со таквоа недоверуаін'е кон рол'ата на Бугариіа во Македониіа, као шчо се односуваа Големите Сили кон рол'ата на Русиіа во бугарцкото ослободуаін'е. Последните се боіеа од іедна „С.-Стефанцка Бугариіа", зашчо мислеа, оти Русиіа ке си іа присвоіит. Исто така, малите држаи мисл'ат сега, оти Бугариіа сакат да се ослободит Македониіа, за да си іа присвоіит. Но кога видоа западните држаи, оти сет

излажани и оти Бугариіа рог'ат таквиіе л'уг'е, као покоіниіот Стамболов и живиіот Свирчо, се успокоіиіа и зедоа да праат против вол'ата на Русиіа тоа, шчо сами расипаа во Берлин. Не ке се наідат ли и каі нас л'уг'е, коіи ке разберат, оти довеіието на малите држаи кон нашата таткоина ке зависит од наши Стамболовци и Свирчовци, но коіи ке видат опасноста за нашите национални интереси, не во Русиіа, ами во Бугариіа? Поеке іет од за веруаін'е, оти ке се наідат и таквиіе. И тиіе ке бидат краіните сепаратисти.

Наі после мнозина ке забележат, оти наі големата нестрек'а наша се криіет во тоа, шчо немат у нас местен македонцки патриотизм. Да беше у нас тоі, ниіе, каі и да сме, ке мислефме и ке работефме само за Македониіа. А сега іедни од нас гледаат на себе како на бугари, и соіединуваат нашите интереси со бугарцките и наместо да изучуваат Македониіа во секаков однос, наместо да изучуваат историіата на Македониіа во сите времиін'а изучуваат бугарцките интереси и бугарцката историіа, и често пати тиіе периоди од неіа, шчо немаат никаков однос кон Македониіа. Така н. пр. г. Баласчев, ориг'анец родом, на место да се занимаат спеацияално со историіата и интересите на Македониіа, ми изучуат бугарцките интереси и „вешчествената култура на бугарцкото ханство", нешчо, коіе имат за Македониіа истиіо значаі, као и историіата на Абисиниіа до покрстуаін'ето на абисинците. Друзи од нас сет во Грциіа и изучуваат грцките интереси и

историiа. Друг ориг'анец, Димица, се подвизаат во Грциiа и за него имат значеiн'е историiата на Македониiа само до неiното завоiуваiн'е од римiаните. Друзи македонци во Србиiа се чинат србцки патриоти и работат, на место за Македониiа, за србцките интереси. Така iеден богат кожарцки трговец по име Коста Шуменкович по смртта своiа пожртвува за србцките сколиiи 500.000 франкои. Такви печал'ни резултати, од врзуаiн'ето на нашите интереси со туг'ите, доста сет, за да се убедат мнозина, да iет нашето спасеiн'е само во националниiот и религиозен сепаратизм.

Во л'уг'е со таквиiа убедеiн'а, као и во сите недоол'ни от пропагандите македонци ке бидит првоначално силата на ноото течеiи'е. Но така ке бидит само во зафатоко. Броiо на привржениците iавни и таiни ке растит, не по дни, а по часои. Важно iет то, шчо до кога ке имат во Македониiа бугарцка пропаганда, ке имат и србцка. И двете пропаганди се држат само со бугарцки и србцки пари. Недоол'ните од вторaта до востааiн'ето беа поеке. По востаiн'ето броiот на недоол'ните од iобите пропаганди ке се израмнит со увеличааiн'ето на недоол'ните од бугарцката пропаганда.. Но и да не бидит тоа, iедна србцка пропаганда iет доста да создаит превосходна почва на ноото течеiн'е. Сите македонци от србцката пропаганда ке бидит на страната на ноото течеiн'е: органите на пропагандата ке сочувствуваат таiно, а не платените

срби ке исповедуваат своіата македонцка народност іавно.

Напоследок и мнозина македонци словени со грцко образуаіне ке се признаат за словени. Сега тиіе не го праат тоа, оти требит да се вел'ат бугари, а името бугарин у грците се стаит многу долу. После сите од македонците сет готои да напраат отстапки от своіа страна за обіединуаін'е во іедно национално цело, но ни іеден от последуачите на трите национални пропаганди немат да изменит на своіата пропаганда, за да капитулират пред друга. Националното обіединуаін'е на македонците можит да станит само со компромис мег'у ниф а не со капитулираін'е на іедните пред друзите. А тоі компромис и іет ноото национално македонцко течеін'е.

Оттука іет іасно, оти, ако ноото течеін'е и не добиіет некаква поддржка од многоброіната интелегентна македонцка колониіа во Бугариіа, пак ке се развиіат, само ке се развиіат веке како течеін'е напраено специално против бугарцките интереси во Македониіа. При големото развитіе на ноото течеін'е и при силниіот отпор од Бугариіа можит да се очекуат за него поддржка от страна на Србиіа. Колку и да се покажуат оно не арно и опасно за Србиіа, се оно не протиоречит на србцките интереси. За Србиіа іет важно, Македониіа, ако не бидит србцка, да не бидит и бугарцка. Іеднаш се виде, оти она никоі пат немат да

бидит србцка, србите ке можат да се одв.ртат от своите утврдуаін'а, да сет македонците срби, и ке признааат за одделно словенцко племе, іеднакво блиско до србите и бугарите.

И така, македонцкото национално возродуаін'е іет настапен историіцки процес, шчо имат под себе іака почва и голема биднина. Оно се должит главно на конкуренциіата мег'у Бугариіа и Србиіа во македонцкото прашаін'е. Како преодни стадиіи кон полното оддел'аін'е на македонцките интереси од бугарцките и србцките, т. е. кон националниіот сепаратизм, служат политическите револ'уциони организациіи и политическиіот сепаратизм, пропагандиран од ниф. Као главен извор за уголемуаін'ето на броіот на националните сепаратисти ке служит уголемуаін'ето на конкуренциіата мег'у бугарцката и србцка продаганди во Македониіа и броіот од лица недоол'ни от тиіе пропаганди. Националниіот сепаратизм ке се уголемит исто и од лица, шчо сознаваат сета вреда од националните и верцки пропаганди, коіи под вид да бранат нашите интереси, безбожно експлуатираат со ниф, и коіи шчо ке се решат на борба за националното обіединуаін'е на македонците со сите тиіе пропаганди. Борбата со него іет опасна, не за него а за негоите противници. От таіа борба он ке излезит победник, ушче поеке, шчо реформите во Македониіа, ке дадат на неіа возможност

да се ослободит от туг'ите влиіаін'а, и да пренесит центрот на возродуаін'ето натре во неіа.

## Забелешки

## Видете исто така

- Крсте Петков Мисирков
- Националниот сепаратизам: земјиштето на кое се има развиено и ќе се развива за напред на современ македонски правопис.



на стар македонски правопис

Во трите горе изложени статиіи іас разгледаф наі важните за мене, па ми се чинит, и за сите искрени патриоти прашаін'а. Мисл'ам, оти читачот без коментариіи ке разберит, шчо сакаф во ниф іас да речам.

Но се, шчо рекоф іас во ниф, ке си останит без убав фундамент, ако не се разгледат некоіи теориіцки прашаін'а, от праил'ното постааін'е на коіи ке зависит успеот во нашето обшчо работеін'е во полза на нашата таткоина и нашиіот народ.

Мнозина ке се запитаат: за каков национален сепаратизм овде се гоорит? не се мислит ли да се создаат сега ноа македонцка народност? Но тоа нешчо іет искуствено и као такво ке траіит ден до пладне. Ами каква ноа т. е. македонцка народност, кога ниіе, нашите татковци, дедои и прededои се велеле бугари? Али македонците во нивната историіа проіауале некаква обшча работа политична и дуовна? Како се односуале они кон друзите народности балканцки и обратно? Во таіа статиіа іас ке се постарам да

одгоорам на тиіа и много друзи подобни прашаін'а, и со тоа по моіата сила да разіаснам научните оснои на националниіот сепаратизм, као и да покажам; на неправилноста на тиіе возразуаін'а, коіи се стаат од негоите противници, коіи со тоа сакаат да компромитираат него, као нешчо искуствено.

Іедно от првите прашаін'а, шчо ке постаат противниците на националното обединуаін'е и возродуаін'е на македонците ке бидит: каква македонцка словенцка народност? Никога немало македонцка народност, ке речат тиіе, па и сега іе немат. Во Македониіа секога іет имало, па и сега имат две словенцки народности: бугари и срби. Значит некакво македонцко словенцко национално возродуаін'е іет просто празна работа на неколку фантазери, коіи при тоа немаат никакво пон'атиіе за южно-словенцката историіа. Македониіа, после ке речат нашите противници, не предстауат ни географцко, ни етнографцко, ни историіцко цело. Она не іет никак повлиіала на судбите на саседните народи, а іет била арена на политична и културна борба мег'у разните балканцки народности. Истите расудуаін'а за нашата таткоина, можит, ке чуіиме и од некои од нашите сонародници - македонцки словени, шчо се викаат бугари, кога ке се исцрпат сите друзи средства за борба со македонцкото национално обіединуаін'е. Во Македониіа немат іазик, ами имат много наречиіа различни мег'у 'себе, но сите стродни со бугарцките

наречиіа' и со ниф составуваат іедно цело — бугарцкиіот іазик. Друзи од македонцките наречиіа сет по блиски до србцкиіот іазик, ке продолжат своіите возразуаін'а нашите противници.

Колко и да сет осноател'ни сите приведени возразуаін'а на нашите противници против обшноста на македонцките словени и принадлежноста нивна кон іедно самостоіно словенцко цело, па ми се чинит, да можат да им се напраат и не по малечки контравозразуаін'а, от коіи ке се видит, да националното самосознаін'е и возродуаін'е на македонцките словени іет нешчо многу обично и разбирливо.

- * *

На првото забележуаін'е на нашите противници, оти никога немало македонцка словенцка народност, можит много просто да им се одгоорит: шчо немало по напред, можит да се сторит по доцкан, стига да се имаат различни историіцки прилики со своіи оддел'ни бараін'а.

Некога сите индо-европеіци состауале іеден народ со іеден іазик, шчо востаноуваат сега лингвистите от срамнуаін'е на старите и нои индо-европеіцки іазици. Но исчезнаа тиіа историіцки прилики, при коіи индоевропеіците се разбираа по мег'у ниф и настапиіа

друзи историіцки прилики, при коіи се зафати цепеін'ето на іазико, на обшчото национално самосознааін'е, со обшчи іазик, веруаін'а, к'уди, предааін'а и пр. Но тоа, делеін'е пак беше на големи делои, или народни групи, како напр. индоиранцка или ариіцка, германцко-словенцко-литовцка и пр. Тиіе групи со стечеін'ето на по доцните историіцки прилики се подразделиіа на іазични фамилиіи, како: индиіцката, иранцката или персиіцката, арменцката, грцката, трако-илирцката, италиіцката, кел'тцката, германцката, словенцката и балтиіцката или литовцката. Словенцката, приближно од около родеін'ето на И. Хр., се раздели прво: на источно-словенцка или руска, на западно-словенцка и на іужно-словенцка група. И само от последната се оддели бугарцкиіот словенцки народ, со името бугари, наврзано на бугарцките словени од несловенцките бугари.

Ако сега нашите противници допушчаат образуаін'ето на по мали етнографцки целини од по голема, као последица на историіцка необходност, и ако они досега гледале на македонците како на бугари, то зашчо сега они не можат и не сакаат да допушчат образуаін'ето от таіа голема етнографцка целина, шчо іе вeлеле сите, па и они, бугарцки народ, две по малечки целини: бугарцка и македонцка? А сегашните историіцки прилики тоа го сакаат, како шчо сакале некоаш образуаін'ето на бугарцкиіот, србцко-хрватцкиіот и словенцкиіот народи од іужнословените, или

пол'цкиіот, чешко-словачкиіот и лужичко-србцкиіот от западнословенцката група.

Сформируаін'ето на македонците во одделна словенцка народност іет ,наі обичен историіцки процес подобен на процесот на образуаін'ето на бугарцкиіо и србцко-хрватцкиіот народ од некогашните іужни словени.

Да срамниме тиіе два процеса.

Іедни историци и филолози тврдат, оти іужните словени, ушче до доідуаін'ето нивно на Балканцкиіо полуостров, се разликуале по мег'у себе, т. е. состауле два оддел'ни народи: словени (бугари и словинци) и србо-хрвати. Така тврдиіа Копитар, Миклошич и Шафарик. Друзи историци, особено лингвисти (іазикознаіци) тврдат, оти сите іужни словени, во време на своіето пресел'уаін'е на Балканцкиіо полуо'стров, зборуале на разни диіалекти (наречиіа) од іеден іазик, сите се вележе со іедно обшчо име: словени. Словени се веле и србо-хрватите. Имиін'ата: срби и хрвати се носиле од малечки іужно-словенцки групи и биле племенни, а се сториле народни само, кога нивните носители, т. е. племиін'ата срби и хрвати, образуале големи држаи. Сите словени, подаіници на србцката држаа, се веле на место словени -срби, а на хрватцката држаа- хрвати. Така учит проф. Іагич, а заіедно со него и негоите ученици. Тоі и на сегашните іужнословенцки іазици не гледат, како на три целини,

точно разграничени, а како на верига дробни наречиіа, коіи шчо се сливаат іедно во друго, како шчо влизаат колцата во веригата, од іедна страна во іедното саседно, а од друга -во другото саседно колце.

Ако се довериме на првата теориіа, т. е. бугарите и србо-хрватите да се преселиіа на Балканцкиіо полуостров како готови оддел'ни целини, то се питат, до каде се простираа тиіе народности во време на преселеін'ето, и дали сите доідени бугарцки словени останаа и досега таквиіе или некоі дел од ниф се посрби? и дали сите доідени србо-хрвати останаа као такви, или дел и од ниф се побугари? При допушчаін'ето, да се доселиіа готои іужнословенцките народности на Балканцкиіот полуостров, совршено неосветено остаат прашаін'ето за границите мег'у бугарите и србите, особено прашаін'ето, со какво населеін'е беа заселени средновековните: Мораа, Кучео и Браничео, или, со друзи зборои, денешната кралеина Србиіа? За ниф велит Шафарик, на осноаін'е на византиіцките историци, особено Константин Порфирородни, да беа они заселени со бугарцки словени, шчо бидоа посрбени во XIII и XIV в. в. Ако се допушчит за верна таіа теориіа ке бидит іасно, оти іеден народ не секога можит да устоит против натискот от туг'и, соседни народи, а губи іеден своі дел во корист на по силниіот сасед, и друго, од неіа се видит, оти народите можат да се состаат од два блиски

народи, слиени во iедно, као последица на историiцка необходност.

Шчо имат бидено во средните векои, зашчо да не можит да бидит и сега? Бугарцкиiот народ iет изгубил готоо цела денешна Србиiа во корист на србите, и се примирил со мисл'ата за таiа загуба, и не броiеiки iе за таква. Зашчо он не можит да се примирит и со мислата за загубуаiн'ето на Македониiа, кога тоа загубуаiн'е iет исто таква неминуана необходност, како шчо беше неминуана необходност и загубуаiн'ето на Србиiа? Историiцките прилики неминуано водеа до изгубуаiн'ето на Србиiа за Бугариiа во корист на Неманичите и на србството, прво во политичен, а после и во национален однос; а историiцките прилики, создадени од Берлинцкиiот трактат, напраiа, Македониiа да бидит загубена за бугарите, прво во политичен однос, а после и во национален.

Ушче iедна паралел' со историiата на Србиiа: да беше Србиiа недоол'на от своiата судба во држаата на Неманичите, она ке праеше опит да се ослободит и да им противостоiит ним со стремеiн'ето да се присоединит до Бугариiа; но опитот ке беше напраен и ке доведеше до желаните резултати само, ако дозвол'уваа историiцките прилики; но последните не дозволиiа тоа, и Србиiа се примири со приликите и биде загубена за бугарите. Истото iет и ке бидит и со Македониiа. Македониiа напраи опит наi напред да се

ослободит от Турцко, но за сожал'уаін'е излезе опитот неудачен. Можит по ослободуаін'ето ке се мислеше и за соединуаін'е со Бугариіа. Но таіа година ни покажа, оти историіцките. прилики никоі пат не ке дозвол'ат да се соіединит цела Македониіа со Бугариіа; сега за македонците и бугарите, остаат іедно од двете: или делеін'е на Македониіа мег'у Балканцките држаици и со тоа изгубуаін'е за бугарите и македонците 2/3 од Македониіа, или полно пресечуаін'е врските со бугарите и постауаін/е на македонцкото прашаін'е на совршено неутрална, чисто македонцка осноа. Кога така го постауат необходноста прашаін'ето, то іасно іет, оти секоі пат и от секого ке бидит предпочетено второто. И вистина, зар ке се решит іеден искрен патриот македонец да пожртвуат: Костур, Лерин, Битол'а, Охрид, Ресен, Прилеп, Велес, Тетоо, Скопіе и пр. за соединуаін'ето на Македониіа до левиіот брег на Вардар со Бугариіа? Зар имат по голема близост мег'у іеден македонец од источна Македониіа и іеден рушчуклиіа или іеден македонец од источна и западна или северна и іужна Македониіа? Кога историіцката необходност категориіцки ни заіавуат: македонци, или се соіединуаіте мег'у себе и отчекнеіте се од друзите балканцки народи, или готвеіте се за дележ на, таткоината ви! — сите искрени патриіоти македонци ке приимат првото. Па тоа го налагат на македонците и чоешчината: зар іет чоечко сегашното стаін'е, во коіе іа имаат доведено Македониіа пропагандите? Во іедна кук'а таткото іет од іедна народност, іедеін'от син од

друга, друг'от от трек'а народност, и іеден Господ знаит, до кога ке се продолжит да бидит така! Чоешчината го барат од нас да се искоренит во таткоината наша тоа ненормално стаін'е, и да се примират брат со брат, татко и деца. Такво обіединеін'е іет необходност, а не ни іет нужно фамил'но неприател'ство за некакво обіединеін^е со Бугариіа, шчо никоі пат не ке бидит допушчено, ни од малите балканцки, ни од големите држаи.

Значит во сегашните политични прилики имат, не по малу осноаін'е за загубуаІн'е од бугарите Македон:иіа, од осноаін'ата за загубуаін'ето нивно во средните векои денешна Србиіа. И као шчо загубуаін'ето на Србиіа во политичен однос повлече по себе загубуаін'ето неіно и во национален однос, исто така раздробуаін'ето на С. Стефанцка Бугариіа во политичен однос ке повлечит и раздробуаін'ето неіно во етнографцки однос. Приликите создаат културна и национална близост мег'у л'уг'ето, и приликите и разрознуваат роднинцките елементи.

Такво сопостауаін'е можит да бидит мег'у првата, т. е. теориіата за заселеі'н'ето на Балканцкиіот полуостров од іужни словени, сформируани во две народно'сти, строго разграничени во етнографцки и географцки однос и постепеното изменеін'е на етнографцката карта на Балканцкиіот полуостров од іедна страна, и:

процесот на современото национално обособуаін'е на Македониіа од друга.

Сега да видиме, дали од гледишче на другата, т. е. Іагичіевата теориіа за образуаін'е на іужнословенцките народности, можит да се обіаснит постааі'н'ето, при сегашните политични прилики, на іедна ноа македонцка словенцка народност?

Іагич ни велит, іужно-словенцките іазици да сет и да биле верига од наречиіа; исто така, сите іужни словени, до образуаін'ето на бугарцката, србцката, хрватцката и словенцката државa, да се веле со іедно име словени. На, протежеін'ето на таіа верига од іужно словенцки племиін'а и наречиіа, као да се образуале 4 іаки возли, ке се речит, 4 држаи со разни имиін'а, т. е.: словинцка, хрватцка, србцка и бугарцка државa. Тиіе возли, т. е. држаи, спроти силата, шчо іе имаа, кога се оброзуваа, си и разделиіа мег'у себе сите колца -племиін'а, и наречиіа на іужно-словенцката етнографцка верига и и крстиіа со нивното име. Возлите си имаа, као своі центр носител'от на националното име; со увеличеін'ето или умалеін'ето на политичното могушчество на носител'от на националното име и последното се рашируат или се умал'аат. Така станали имиін'ата србин и хрватин народни от племени; така се присоіединиле до нивните носители механически соседните племиін'а со своіите наречиіа и состаиле со ниф іеден народ, постепено

асимилируаіки се со своіите покорители или присоіединители.

Ако обра;зуаін'ето на іужнословенцките народности іет механичнополитичен процес, то истиіот не іет нешчо невозможно и во сегашно време. Во іужнословенцката іазична верига имат неколку колца надвор от србцкиіот и бугарцкиіот политични возли: тоа сет македонцките наречиіа, И вистина, тиіе колца, бидеіки по м ег'у себе наі блиски, имаат некоіи режки на исток блиски со бугарцките и на север со србцките колца. Тиіе колца во разни времиін'а беа со разни имишча боіадисани, до кога, во 4-та четвртина на, поминатиіот XIX век, боіите не зафатиіа да се клаат іедна врз друга и не парализуваа іедна друга. И іедната и другата боіа не се држеше іако за колцата, и малу по малу боіите зафатиіа да се рушат и под ниф зафати да сиіат природната им боіа „словенцка" со одблеск „македонцки" од географцката област, во коіа сет распределени. Носителите на тиіе колца — наречиіа некога се викале „словени", а после, то бугари, то срби, до кога конкуренциіата на тиіа двата имиін'а не и напраи боіите туг'и за македонцките словени, и они не зафатиіа да се именуваат со старото географцко име на своіата татжоина. Името македонец прво се употребуаше од македонцките словени, како географцки термин за покажуаін'е на своіот происход. Тоа име іет обшчо известно на македонците словени и сите со него се именуваат. Іедно іет така, и іедно

обравуаін'ето на народноста іет политично-механичен процес, то имаат се сите нужни условиіа за оддел'уаін'е на Македониіа во самостоіна етнографцка област: македонците имаат обшча таткоина, последната постепено со реформи се оддел'уат во самостоіна политична целина, во неіа се имаат неколко колца од іужно-словенцката іазична верига, тиіе колца многу лесно се обіединуваат со обшчото признааін'е средното од ниф за обшчо орадіе во искажуаі'н'ето на литературната реч за сите интелегентни л'уг'е во Македониіа и за во книгите и сколиііите. И така, сите условиіа за националното возродуаін'е на Македониіа се имат на лице, па и тоа возродуін'е и од гледишче на втората историіцка теориіа за образуаін'е на Балканцкиіот полуостров на малите етнографцки іединици од іедна по голема іет совршено логично.

Тоа можит да се забележит на тиіе,шчо вел'ат да никога немало македонцка народност. — Немало, ама іе имат сега и ке бидит за однапред.

- * *

Сега да се попитаме друго: али ке бидит точно, да се кажуат да имат во Македониіа две народности и ако имат іедна, то али таіа народност можит да бидит наречена србцка или бугарцка?

Во Македониіа, како и во секоіа друга земіа, имат многу наречиіа, блиски іедно до друго. Таіа блискост од іедно наречиіе се проіавуат, од іедна страна до сите друзи македонцки наречиіа во обшчи фонетични или звуковни, морфологични или формени и лексични или речнични особини; од друга страна секоіе наречиіе іет наі блиско до негоите соседни наречиіа, имаіки со ниф обшчи особини, коіи се немаат во по оддалечените од него друзи наречиіа, и то западниіот дел од наречиіето іет по блиско до негоиіот западен сасед и со него, туку речи, се сливат, источниіот до источниіот и пр., и така, наречиіата као да сет врзани іедно со друго, како колцата во іедна верига.

Сега се питат: коіи колца од, нашата верига наречиіа ке се наречат србцки, а коіи бугарцки и на коіа осноа?

При решеін'ето на тоа прашаін'е не требит да се забораат и следните прашаін'а: коіи наречиіа от србцкиіо и бугарцкиіо іазици се признаат за наі типични за тиіе іазици и коіи нивни особности се признаваат за наі характерни за іедните и другите іазици? Дали тиіе наі характерни црти се имаат во сите македонцки наречиіа!? Дали македонцките наречиіа имаат своіи обшчи характерии особности, коіи се немаат, ни во србцкиіот, ни во бугарцкиіот іазици? Дали во македонцките наречиіа по оддел'но преовладаваат македонизмите пред србизмите, или бугаризмите, или наопаку? Наі после да ли особините

на краіните или перифериіцките македонцки наречиіа и гоори ни дозвол'уваат да и сочитаме за по блиски до средното и наі типично македонцко наречиіе Велешко-Прилепцко-Битолцкото или до централните наречиіа на србцкиіот и бугарцкиіот іазик?

Као наі типичен и раширен србцки диіалект се іавуат Босниіцко-Ерцеговинцкото или іужното србцко наречиіе, коі шчо іет од времето на Вук Караджич литературен іазик на србо-хрватите. Централното или Велешко-Прилепцкото македонцко наречиіе никоі пат не можит да бидит по своіите особини однесено кон србцкиіот іазик, зашчо мег'у него и централното србцко-хрватцко наречиіе или сегашниіот србцко-хрватцки іазик имат исто таква разлика, како и мег'у чешкиіот и пол'цкиіот іазици. Ке се речит, во средината на Македониіа срби немат. От сегашното признаін'е на сашчествуаін'е на Балканцкиіо полуостров рамо три словенцки народи: словинци,србо-хрвати и бугари, со одричаін'ето во центрот на Македониіа срби, као да се признаат косвено имаін'е тамо бугари. Но дали денешното гледишче іет праил'но? Немат срби, значит имат бугари, Но немаін'ето срби дали вистина значит да имат бугари?

Во централното македонцко наречиіе, мег'у другото се имаат таквиіа фонетични особини: старо-македонцките гласои ъ и ь , во тиіе места, каі шчо се

имаат сочуано, преминуваат во о и е, напр. денот, от старо-македонцкото дьньтъ ; преку дьньт; сонот, от сънът; на место старото ті и ді имаме к' и г' или ік' и іг', напр. вреік'а и туг'а; на место ін имаме ні' напр. коін' на место коні, на место -а, напр. рака и др. Сите тиіе особини не сет србцки, но не сет ни бугарцки. Они се немаат во главното бугарцко наречиіе - источно-бугарцкото коіе служит и за литературен бугарцки іазик.

Ако источно-бугарцкото наречиіе се признаат за наі типично, то многу іет іасно, оти самата географцка далекост на македонцкиіот центр од него іет доста да покажит, оти последниіот не можит да бидит бугарцки.

На источно-бугарцкото наречиіе сега се гледат, како на таі типично и наі чисто от туг' уплив, бугарцко наречиіе. Оно іет сравнител'но со западно-бугарцкото по распространено. Во последното се имат голема разлика од источното наречиіе, но се признаат во него, осим оригиналноста негоа, србцки уплив. Македонцките наречиіа имаат пак своіи оригинални особини, а зашчо се наог'аагг по саседство со србите, се признаваат лак за не чисти от србизми. Осим тоа тиіе сет иа краіниіот запад. По сите тиіе причини, а наі главно по тоа, шчо македонците, за своіето ослободуаін'е од грцкиіот патрик и от Турцко, работеа до последната руско турцка воіна заіедно со бугарите под името бугари, а местата за таіа борба беа около

Бугариіа, т. е. во Стамбул, Влашко, южнозападна Русиіа и Србиіа, коіи (места) помагаа во ослободител'ната работа наі многу да бидат застапени бугарите, поможаа да се обіаит источното бугарцко наречиіе за литературен іазик на бугарите и македонците.

Сега да допушчиме да сет и македонците бугари, и да сет особините на македонцкото централно наречиіе исто толку бугарцки, колку и источно-бугарцките. И во таков случаі не можит да се зборуат за етнографцка целост мег'у Бугариіа и Македониіа. И да іет имало некога таква целост, она можит од одот на историіцките прилики да се нарушит. Во секоі случаі обшчите интереси можат да се поддржаат со взаимно согласуаін'е мег'у членоите на целината. Интересите на целината требит да сет іеднакво скапи за сите членои, шчо іе состауваат: од неіа требит да имаат сите іеднакви згоди, и во неіна полза соте требит да праат іеднакви жртви. Ако тоа се немат, и ако од неіа, іедни имаат голема полза, не праеіки никакви жртви, а друзите праат големи бесполезни жртви, целината се раздел'уат. Националната бугарцка целина, во коіа се односуваа: Бугариіа, Тракиіа и Македониіа, не можит да се сочуат, зашчо немат таков етнографцки центр, шчо можит прочно да соіединит тиіе три страни, као шчо сет соіединени србцко-хрватцките земіи, немат постредин на тиіе земіи іедно наі распространено, и іеднакво оддалечено от сите нивни краіишча наречиіе,

коіе да притегл'уат около себе периферичните наречиіа и да распространуат обшчо национално самосознаіне мег'у сите, шчо зборуваат на тиіа наречиіа. Во таков случаі секоі ке сознааше, оти не само македонците, ами и бугарите од Бугариіа и Тракиіа праат іеднаква со ниф отстапка во полза на центрот.

Сега пак случаіот издигнал за литературен іазик на бугарите источното бугарцко наречиіе, коіе се наог'ат на краіната протиоположна страна од Македониіа. Оно не можит да служит за обшч литературен іазик на бугарите и македонците, зашчо не можит дуовно да обіединит на іеднакви праа сите три припаметени области; Тоі задаток би можело да исполнит западно-бугарцкото или шопцкото наречиіе, да не беше мало распространено и со многуброіни оригинални особини, коіе се немаат во друзите наречиіа во Бугариіа, Тракиіа и Македониіа. Наі после за сочувуаін'е на националната целост мег'у Бугариіа и Македониіа, првата не ке се согласит, за обшч литературен іазик на македонците и бугарите да се изберит македонцкото централно наречие, на место источнобугарцкото. Ето зашчо прашаін'ето: коіе наречиіе требит да бидит обшч литературен іазик за македонците и бугарите, ако првите и за однапред ке се вел'ат бугари, — коіе, прашаін'е, сега не се постаат на дневен ред, зашчо умоите на сите македонци сега сет зафатени со револ'уционото движеін'е іеден ден неминуемо ке поведит и без друзи причини кон іедно

расцепуаіне мег'у Бугариіа и Македониіа, со создааін'ето от последната своі литературен іазик.

А создааін'ето, редом со србцкиіот и бугарцки, одделен македонцки литературен іазик, не іет ли рамносил'но со одел'уаін'ето на македонците во оддел'на ни србцка ни бугарцка, ами македонцка словенцка народност? Бугарите, можит, ке речат, оти ноата словенцка народност со своі литературен іазик ке бидит пак бугарцка, само со друго име. Ниіе македонците, се разбират, да не ке имаме нишчо, не само против бугарите, ако не признаагг нас за бугари, но и против србо-хрватите, ако последните не признаваат нас за чисти срби или хрвати.

И така централното македонцко наречиіе іет іеднакво далеко и от србохрватцкиіот и бугарцкиіот литературен іазици и можит да се разгледуат, како нешчо оддел'но од ниф. Ке се речит, наідофме іедно неутрално колце на веригата од наречиіа. Сега остаат да се решит, дали тоа неутрално колце стоит осамотено со оддел'на од друзите колца боіа, или имат и друзи колца со истата или по блиска до неіа, од колко до друзите боіа? Ако стокмиме наречиіата от краиішчата на Македониіа, од іедна страна со централното македонцко наречиіе, од друга со источно-бугарцкото наречиіе или србцкиіот іазик каі Вук Караджич, ке видиме, оти сите македонцки наречиіа сет по блиски до централното

македонцко, а не до централните наречиіа на друзите іужни словени.

Значит, во Македониіа имат сплошно словснцко ни србцко, ни бугарцко населеін'е.

Тоа го признаваат и србцкага и бугарцкага пропаганда, и ако за надворешниіот свет и іедната и другата зборуваат, оти во Македониіа имало г'оа две народности: србцка и бугарцка.

Србцката пропаганда іет р'аширена низ цела Македониіа без Костурцко, Сереско, Петричко, Драмцко т. е. без краініиіот іуг и краініот исток. Во Костурцко србите немаат поопаганда, не зашчо не сет костурци срби, ами, дрбровол'но отстапуат на грцката пропаганда. Истокот на Македониіа србите великодушно го отстапуат на Бугариіа.

Бугариіа іет не по малу великодушна во македонцкото прашаін'е кон Србиіа: и Бугариіа признаат срби на с.-з. от Шар планина; сета друга Македониіа іет бугарцка, според бугарите.

Значит, двете пропаганди не спорат само за земіите на с.-з. од Шар планина и тиіе части от серцкиіот санджак, шчо сет краі бугарцката граница. Во првата живеіат іедногласно срби, а во другата — пак іедногласно — бугари. Но великодушиіето на србите

іет само за тоа, да покажат умереноста на овоіот апетит и справедлиоста на нивните бараін'а: ето не сакаме тоа, шчо не іет наше. Истото іет причината на бугарцкото великодушие спроти србите. Бугарите дори излезоа по толерантни: странaта зад Шар, іе признаа за Стара Србиіа.

Но от како шчо се искл'учат тиіе две краiини, сета друга Македониіа србите іе крстат србцка, бугарите — бугарцка.

Каде іет причината на тоа? И шчо можит да зак л'учит чоек од двоіните претенциіи за Македониіа?

Причините на претенциіите на србите и бугарите сет, се разбират, чисто политични, но осим ниф имат ушче іедна: македонцките наречиіа іедно до друго стоіат така блиско, іедно во друго се сливаат толку незабележено, да, ако се признаит іедно од ниф за србцко или бугарцко, ке требит да се признат за такви іедно по друго и сите саседни со него. Закл'учок от тоа іет — да самите пропаганди признаваат, да во Македониіа имат само іедна словенцка народност; значит, утврдуадн'ето, да Македониіа не предстауала етнографцка целина, противоречит на нивните постапоци.

- * *

И после, се горереченото, ке се наідаг мнозина коіи ке речат: можит, вистина іет, да, ако немало до сега македонцка словенцка народност, она можит да бидит создадена од времето, особено от сегашните историіцки прилики; вистина іет, оти македонците по іазико своі не можат со прао да бидат наречени, ни бугари, ни срби, ами сет нешчо оддел'но, т. е. состауваат оддел'на етнографцка іединица но пак, како ниіе сега можиме да се велиме македонци и да создааме оддел'на македонцка народност, кога: ниіе, нашите татковци, нашите дедовци и прededовци сме се велеле бугари? Ниіе не можиме да се откажиме от тоа, зашчо тоа име ни іет свето као и верата.

Да видиме, дали іет тоа така.

Ниіе се велеме бугари, како шчо іеден чоек се велит со іедно име, да речиме Петр. Се прашат, коі ни го клал името, шчо сакал да означит тоі со него, кога не крстил и шчо разбираме ниіе под името бугарин, кога се велиме со него? На тиіе прашаін'а ке ни одгоорит крстуаін'ето на чоека и значеін'ето на негоото име за друзите и за самиіот него.

Некоі, шчо носит име Петр, сам не си го клал името, ами му го клале друзи -нунковците. Нунковците му клаваат іедно име на кумчето, тоі со него да се разликуат од друзите л'уг'е, деца, жени, моми. Кога ке го викнат Петр, не ке се одзрнит Иван, Лазар, Велика,

и прочее. Значит името на іеден чоек не іет толку важно за самиіот него, колку за друзите, за тоа он не се крстит сам, ами го крстат него друзи. Он сам и не се велит Петр, ами си велит: „іас". Се ползуат со негоото име, само кога требит да се различит од много друзи л'уг'е подобни на него.

Исто така, іеден народ долго можит да бидит без народно име, ако на близу од него немат друг народ, от кої шчо ке требит тоі да се разликуат со оддел'но народно име. Но тоа народно име, не си измисл'уат народот сам за себе, ами со него го велит саседниіот народ и тоі од него си го земат. Значит наі природно іет народното име за іеден народ да се поіаит у іеден саседен со него народ. Саседните народи іеден кон друг, значит, се іаувaат во вид на нунко и кум.

По мисл'ата на проф. И. А. Бодуен-де-Куртене, словените сет крстени со тоа име од риміаните. Словенцките имиін'а наі често се свршуаат на — слав: Светислав, Венцеслав, Борислав и др. Словените служиле у риміаните као робои и гладиатори, а у тиіе робои и гладиатори наі много се повторуало збор от „слав", затоа тоі збор зафатил да означуат, од іедна страна, чоек, шчо работит наі тешките работи, т. е. роб, а пошчо наі многу робои се земало от словените, то од друга страна, словените биле крстени од риміаните со името slavi, коіе они си го позаімиіа од ниф и го препраиіа на слов- -ни, т.е словени. Тоа крстеін'е на

нашите прededовци стана ушче, кога они одваі влезоа во сносуаін'е со по културните романцки народи. Со тоа име ке се наречеше некоі от словените, ако требеше да различит себе од некоі романец или германец, и то не секаде само оно се употребуаше. Како и да іет, важно іет само то, да оно не Господ знаіит, шчо означуаше, за да не можит да бидит заменено со друго.

И така, прво наше народно име ни имат бидено името словенин. Но за тоа име, како за наше народно ниіе наі многo знаіиме, не по некакви своіи традициіи или од романците, ами по византиіцките историци.

Главната причина, да зборуваат византиіците за словените, значит, и за нашите прededовци, беа нивните воіни со Византиіа. Опустошеін'ата, шчо и правеа нашите прededовци во Византиіа беа таквиіа фактои, за коіи не можеше да се молчит; а заіедно со прикажуаін'ето за опустошеін'ата се прикажуаше и за опустошуачите, кон коіи се односуваа визангиіците со гордост и презреін'е, као кон варвари.

Византиіците зборуваа само за опасните за ниф варвари. Колку іеден варварцки, т. е. не грцки народ беше по страшен за нивната држаа, толку поеке омразиіата кон него беше по голема и толку негоото име добиіаше по долно, по презрител'но значеін'е.

Нападеін'ата на: вест-готите, остгогите, хуните, аварите, антите, словените, србо-хрватите, бугарите, на Византиіа сменуваaa іедното другото и за таіа причина византиіцките историци зборуваат за сите тиіе народи, па и за словените и антите. При тоа требит да се не забораат, оти вестготцките, остготцките, хунцките полчишча се состоіеа, не од іедни остготи, вестготи, хуни, словени, но да во нив господствуаше іедната народност, но имаше примеси и од друзите. Важно іет да византиіците одбележуваат господствуіушчата народност, а за друзите молчат. За словените поеке зборуваат от сите друзи народи, осим србо-хрватите и бугарите, зашчо сите друзи вистина поминаа преко Балканцкиіо полуостров, но и си оідоа од него. Но словените арно се утврдиіа на целиіот полуостров, а особено во Македониіа, каі шчо образуваа ушче во VI столетіе силна воіска.

Но над много Византиіа пострада од народот бугари, од монголцко племе, коі шчо опустошуаше се шчо ке му се попаднит во Византиіа. Во полчишчата на тоі народ имаше и словени, коіи се броіеіа од византиіците пак за бугари. Наі голем удар доби Византиіа од бугарите, коіи шчо зедоа од неіа голем дел неіни земіи, заселени со словени, и од ниф образуваа іедна голема и силна држаа, коіа од VIII век до идеін'ето на турците на Балканцки полуостров, готоо постоіано наносеше на неіа іеден удар за друг.

Бугарцката држаа беше поеке со словенцко жител'ство, но со името на неініте образуачи т. е. монголците бугари.

Словените од Бугариіа и Македониіа наі напред беа само соіузници на бугарите во воіните со Византиіа. Но соіузните со бугарите словенцки полчишча беа во очите на неприіателите т. е. византиіците пак бугарцки. Значит византиіците зафатиіа да прекрстуваат словените ушче од времето на Аспарухоата орда. Постоіаната борба рамо за рамо со бугарите и напраи ниф іеден народ со бугарцко име, но со словенцки іазик. Бугарцкото име мег'у словеиите беше попул'аризирано од грците, и оно, прво, означааше само бугарите — монголите, после нивните воени соіузници, после бугарцките поданици и наі после стана етнографцки термин за бугарцките словени. Но тоа име во очите и устата на грците имаше ушче специално значеін'е: наі ненавистни за ниф варвари, л'уг'е не образоани, груби, коіи граничаат со зверoите. За грците се словенцко беше грубо и бугарцко.

Со името бугари не крстиіа грците и нас македонците. Но тоа прекрстуаін'е не іет іединствено. От србите ниіе бефме прекрстени во срби.

Во втората полоина на XII век, во времето на србцкиіот жупан Немаін'а и бугарцките дарои Асеновци или Асановци, Византиіа беше нападната от

крстоносците и разни друзи неприіатели. Тогаі бугарите се приготвиіа да востанат и закл'учиіа догоор со србите против Византиіа. Последната беше обшч неприіател' нивен и двата народа решиіа да удрат на неіа, и секоі да земит, коі шчо ке можит да откачит. Во Византиіа немаше бугарцки и србцки земіи, као шчо немаше и некакво национално самознааін'е у іужните словени. На основание тоі догоор бугарите нападнаа на источниіот дел на Балканцкиіот полуостров т. е. на Тракиіа, а србите на западниіот т. е. сегашна Србиіа, Западна Бугариіа и и Македониіа и малу по малу си и разделиіа мег'у ниф, Во течеін'е на два векои србцките кралеи присоіединуваа кон своіата држаа византиіцки земіи. Но они секога се велеа само кралеи на србите. Цар Душан се нарече: цар на србите, грците и арнаутите, а не и на бугарите. Титулата на цар Душан се обіаснуат така: тоІ признаат на Балканцкиіот полуостров две словенцки држаи: Бугариіа и Србиіа и една не словенцка — Византиіа; Србиіа со завоеваін'ето на византиіцки земіи сакат да наследит Византиіа, но со тоа она земат земіи коіи можат да бидат и србцки и бугарцки но коіи не сет бугарцки.

Македонцкото жител'ство не се односуало со мрзн'а кон србите. Ушче од времето на паг'аін'ето на Самуилоото царство, македонците не іеднаш праіиіа силни востааін'а против Византиіа, многу по силни од бугарцкото во време на браік'а Асановци, но не можаа да се ослободат, зашчо каі ниф сет друзи географцките

прилики каі бугарите друзи. За да се ослободат бугарите во горна Бугариіа, шчо се оддел'уат од долна со Балканите, доста іет да се избиіат византиіцките гарнизони во неіа и да се фатат од ниф дервентите, за да не пропушк'аат ноа византиіцка воіска. А во Македониіа работите сет сосем инакви. Тука немат таков зид, коі шчо да бранит востаачите, као Балканчте во Бугариіа. Тука имаме многу високи планини, коіи имаат разен праец и образуваат котловини, одделени една од друга. Планините затруднуваат соіединеі'н'ето на сите македонци за обшча борба со неприіател'от, а пак олеснуваат работата на византиіците, зашчо, со разместуаін'е во ниф гарнизони, они можат да држат македонците во послушаін'е. Осем тоа на Византиіа поможуваа да држит македонците во послушаін'е и шосетата или друмишчата, шчо сет напраени за воени требности ушче од риміаните и іа пресечуваат Македониіа од исток на запад, т. е. од Белото море кон Сиін'ото и од іуг кон север краі Вардар, т. е. од Белото море кон Дунаот. При ваквиіа географцки прилики, іасно іет, оти македонците не можаа да се ослободат од Византиіа и готои беа да бидат соіузници на секоі неприіател', шчо ке воіуат со Византиіа. Таков соіузник до X век беа бугарите, а от XIII в. беа србите.

Македонците станаа соіузници на србите, и со тоа се ослободиіа од византиіците. Они се присоіединиіа кон Србиіа, но тоа присоіединуаін'е не беше насил'ническо, а на осноа на догоор мег'у македонците големци и

србцките кралеи. Тоа беше резултат на іеден компромис мег'у првите и вторите, компромис згоден и за іедните и за друзите. Македониіа под србцките кралеи, особено под Душана имаше полна самостоіност во натрешните работи, и то таква, со каква не се ползуаше ни іеден друг дел од големата империіа на Душана. Тоа се видит от титулите, шчо и носеа македонцките големци и од влиіаін'ето нивно на имперцките работи. Тоа се видит и од големата приврзаност на македонците кон царцкиот трон. За да се убедит чоек во тоа нешчо, доста іет да прегледат историіата на Немаіничиіата држаа од времето на цар Душана до смртта на Волкашина, особено периодот на распадаін'ето на Душаноата империіа. Од овде ке се убедит чоек оти центрот и наі големата рол'а во таіа империіа принадлежеше на Македониіа. От секаде от периферииіата на Душаноата империіа по негоата смрт отпаг'аат областите іедна по іедна. Македониіа крепит Урошеиіот престол и македонцкиіот големец крал' Волкашин іет главниіот советник и десна рака на Уроша. Сите го мрзат Волкашина за негоага рол' и влиіаін'е на Уроша, но царот му веруат, македонцките големци: 70 кралеи и банои, по народните песни, му веруваат и му даат 70,000 воіска, со ниф да умрит на Марица за царот и „србцкото име".

70,000 души воіска от 70 кралеи и банои! Како се велеше таіа воіска? Чиіе име носеше и коі му гу кладе? Сите се велеа „срби", но во ниф имаше толку срби,

колку во воіската на цар Симеона имаше Бугари — монголи; па ми се чинит да и имаше и по малу. Значит во XIV век македонците официално носеа името срби, коіе немаше зашчо да го презираат и да се срдат на него.. Во тоа име они не наог'аа нишчо лошо.

Србите беа главната воена сила против византиіците. Нашите прededовци беа нивни соіузници. Византніците велеа сите своіи противници, т. е., и србите, и нас срби. Малу по малу они не прекрстиіа од бугари на срби. Истото се поддржа од признаін'ето суверенитетот на Душнаа во Македониіа и од рол'ата на нашите големци во негоата држаа. Ниіе станафме за надворешниіот свет срби, после истапифме како србцки подаіници и наі после зафати името србин да, означуат македонец, не грк, не влаф и не арнаутин.

Іедно нешчо не сочува србцкото име во Македониіа; тоа іет караі'н'ето мег'у крал' Марко и кнез Лазар. Последниіот истапи као противник на турците со името србин и со тоа турците врзаа со пон'атиіето србин и Србиіа денешното крал'ство и негоите жители. Марко и негоите подаіници во очите на турците не можеа да бидат срби, зашчо не се противиіа и не покажаа таква воинственост против ниф, каква покажаа кнез Лазар и негоите поданици.

И така до идеін'ето на турците каі нас ниіе три пати бефме прекрстени: 1, славени, 2, бугари, 3, срби. Но со

тоа не се сврши се. Доідоа турците: се зафати борба мег'у рисіанството и мусул'манството, борба мег'у крст и полумесец. Но со тоа не се пресече борбата мег'у словенството и грцизмот. Турцкото господство на Балканцкиіо полуостров беше историіцки период, кога потчинените мисл'ат да сочуваат нивното историіцко наследіе. Се разбират, оти се сочува само, шчо можеше да се сочуат и шчо не сакаа да ни го земат, зашчо не им беше нужно, и не беше опасно за ниф. Турците ни зедоа земіата и си іа разделиіа мег'у ниф. Ниіе се примирифме со таіа загуба. Зафатиіа да ни земаат деца наши, да потурчуваат и да праат од ниф іаничари. И тука молчефме. Турците видоа зор до кога іа покорат Србиіа и името србин означуало за ниф разбоіник. Ниіе свифме глаа и не се велефме срби, да не го расрдиме агата. Он не сакал да се велиме и бугари; и бугари не се велефме. Турчинот ке ни доідеше во кук'ата, ке се наіадеше, ке се напиіеше и ке ни речеше: бре г'аур! аі донеси ми тоа и тоа! — ке му одгоорифме, сега беим! Ако не питаше некоі турчин, шчо сме? — ке му одгоорифме да сме или „каури" т. е. неверници, или „раіа на царот". Со друзи зборои ниіе пред турците се кажуафме така, како да не се расрдит агата. Пред турците ниіе сме „каури" и „раіа", и „каури" зафатифме да се велиме и мег'у нас. Во народните песни не іеднаш се употребуат името „каурин" и „раіатин", и „земіа каурцка" или „земіа раіатцка" во етнографцко значеін'е.

Значит турците од нас напраиіа народ „каурцки" и „раіатцки", термини основани на нашата принизеност пред турците, на религиозната разлика мег'у нас и ниф и на обшчественото наше положеін'е

Но о'сем турците, по изгубуаін'ето на нашата слободиіа, наши „воспитачи" и господари станаа грците.

Ниіе видофме во грците дуовни господари и верцки началници. Ниіе бефме и кон ниф, исто така принизени, као и кон турците. Грците со црквата не експлоатираа нас и сакаа да извршат под турцкото владичество тоа, шчо не можаа до него. За да не претопат нас, они избегуваа да не вел'ат со народното име. Они ни кажуваа, да сме биле ниіе рисіани, и ниіе тврдефме: абре брате, рисіани сме, ами шчо сме! Кога ке се расрдеа на нас, и ке не наречеа тврдоглаи бугари, ниіе пак ке речефме: е пак така си іет: вистина рисіани сме, ама не сме образуани, као грците! Нашите глаи не разбираат; ниіе сме бугари. Со іеден збор во турцко време ниіе потврдуафме и се согласуафме со се, шчо ке ни кажеа турците и грците. Но турците со тоа, шчо не нарекоа нас: раіати и г'аури, гледаа на нас као на л'уг'е, не од известна народност, а шчо сет во известен однос кон ниф, господарите и праоверните. Во истата смисл'а употребуафме и ниіе, односуаіки кон себе, тиіе имиін'а. Значит турците во нивната држаа не признаваа народности. Исто така не знаіефме за ниф и ниіе.

Грците исто така не разликуваа словенцките народности и сите словени, особено тоі дел од ниф, шчо им причини наі големи неприіатности и се наог'аше во турцко време под нивната опека, они го презираа и го велеа со презреното за ниф име „бугари". Но тоа име искажуаше презреін'ето на грците, а не и достоинства на бугарите, затоа се сопроводуаше со зборот тврдоглав или „хондрокефалос".

И така доідофме до националното наше име, шчо го имаат носено нашите татковци, дедовци и наі блиски прededовци. Но видофме, оти онде имаме работа, не со іедно, ами со цели 4 имиін'а, коіи означуваат да немало до пред неколку години точно определеко народно самосознаін'е. Името бугарин, како се видит, до полоината на XIX век немало за нашите прededовци по големо значеін'е од имиін'ата: рисіанин, раіатин и каурин. До тогаі ниіе знаіефме да имат и да имало каурцки, раіатцки, и рисіанцки земіи и држаи. Но ниіе се броіефме за каури, рисіани и раіати и паметиме да сме имале наша каурцка и раіатцка царшчина, но сме іе изгубиле на Косоо поле, кога се е расрдил Господ на нашите прededовци. Тамо, т. е. на Косоо поле рекол Господ да си загубиме царшчината за наказаін'е за тоа, шчо не сме чуале верата чиста. Тамо нашите каурцки ароі извадиле голема воіска да се биіат со турчинот, но како рекол Господ да загубиме царшчината, от сите парчиін'а, на коіи бивале раздробени турците, никнале нои турци. Кога го виделе тоа ароите, рекле, оти

Господ сакат да загубат царшчината каурите, и да се потчинат на турчинот. Така турците ни го презеле царството. На Косоо паднале дваіца цареи.

После таквоа „іасно" предстауаін'е у народот македонцки за негоата „бугарцка" наррдност, можит ли да бидит збор за бугарцко национално самосознааін'е у македонците?

Ако іет така, ке возразит бугарцката партиіа од македонци, то шчо означаат црковното прашаін'е, во коіе бугари и македонци одеа рамо за рамо, и последните се велеа и работеа со името бугари?

Ево шчо означаат: македонците беа крстени со национални имиін'а, со коіи они се разликуваат од друзите саседни со ниф народности, т. е. од турците и грците, па и власите. Првите не трпеа името срби заради србцкиіот отпор при завоеваін'ето на Балканцкиіот полуостров. Во Турциіа до руско турцките воіни зборовите „србг'аур" требит да означауле тоа, шчо означаваат сега зборовите „москов г'аур". Се разбират, оти рисіаните не само сами не се велеле срби, но им било неприіатао да се вел'ат и од друзи така. Така не велеа и грците, зашчо последните не видеа големи от србите. Па и немало зашчо: името србин погости во Македониіа, као политичен термин само малу време. Оно се и забораи скоро без чуздо приіатно потсетуаін'е за него. От турцко гледишче и не

прао іет да се вел'ат македонците сите поглавно „србг'аури", зашчо они се предадоа на турците. А,ако се испразднит од Македониіа името србин, то ке останит за македонците само името бугарин, коіе беше политичен и етнографцки термин ушче до турцкото завоеваін'е. Тоі термин не беше лош от турцко гледишче, а од грцкото, беше много удобен, зашчо со него наі убао можеше да бидит искажано презрез'н'ето и ненависта на грците кон' нас. Ето зашчо ниіе мег'у другото се признафме за бугари т. е. тврдоглавци.

Значит, нас со бугарите не врзуаше іедно обшчо и'ме, іеднаков однос кон нас от страна на грци и турци, іеднаква жежда за слободен от фанариоти и турци жиот. Таіа обшчност не побуди заіедно да се бориме с'о обшчите неприіатели. Но таіа обшчност не іет нешчо, коіе почиват на некакви обшчи воспоминаін'а и обшчи историіцки задаки, коіи да се сознаваат и да се, имаат сознаіано од нас и од бугарите іеднакво. Нашата обшчност іет проста случаіност.

До краіот на првата 1/4 на XIX столетиіе се ослободиіа от Турциіа сите балканцки земіи, осем Бугариіа, Тракиіа, Македониіа, Босна и Ерцегоина. Првите три географцки беа многу близо и іеднакво се третираа от турците и грците. Последните две беа одделени от првите три и беа во по инакви односи кон турците и грците. За тоа првите три, іедно 'се пробудиіа, зафатиіа

да живеіат со обшчи идеали, а вторите две со друзи, пак обшчи.

Но, ако при националното разбудуаін'е на македонците, имахме друг вид на политичната карта на Балканцкиіот полуостров, то македонците ке работеа сосем инак. Ако беше Бугариіа со Тракиіа слободна, а Србиіа заіедно со Македониіа поживеіеше 50 години при едни исти условиіа, то македонците ке работеа заіедно со србите, а не со бугарите. Исто така македонците можеа да работат и заіедно со грците, да можеа грците да работат по умно и да беше само Грциіа и Македониіа под Турцко около 50 години, кога сите друзи балканцки земі'и би биле слободни.

Бугарцкото име во Македониіа, значит, іет резултат на лошото третираін'е на македонците от страна на грцкото дуовенство. Грците унишчиіа Охридската архиепископиіа за тоа, шчо се упоминуаше името „бугарцка", како историіцки reliquium, но употребуваа името бугарин за да воплотат во него своіето презреін'е кон с словенцко. И имено тоа воплотеін'е на грцкото презреін'е кон нас и іет причината да се велиме „бугари", а не историіцките традициіи. Последните напротив нишчо не ни зборуваат за бугарите, а поеке за србцкото име во Македониіа. Значит не крстиле „бугари" грците без да не питаат нас, и ниіе, немаіки време да гледаме и да му наідиме мана на името, си го усвоіифме.

Ако іет така, а инак и не можит да бидит, то іасно іет, оти името бугарин не зборуат ушче за бугарцка народност во Македониіа. Тоа име сега се прддржуат во Македониіа искуствено, као шчо и се насадуат тамо во наі ноо време името србин. Името бугарин во Македониіа сега немат место, зашчо веке цели 25 години, као живеіеме ниіе македонците одделен живот од бугарите. Мег'у бугарите и нас имат многу малу обшчи интереси сега. Македониіа іет нужна за Бугариіа, затоа последната праік'ат во првата катагодина милион франкови и содржат на служба многу македонци. Бугариіа пак іет нужна за македонците, зашчо во неіа македонците ке добиіат место и ке експлуатираат со нивните „бугарцки" чувства. Значит, во течеін'е на последните 25 години односите мег'у Бугаоиіа и Македониіа почиваат, не на почва на іеднакви традициіи и задаки, а на чисто трговцка осноа, т. е. іедеін'от го експлуатират другиіот.

Значит, името бугарин во Македониіа, со коіе сега експлуатираат бугрите, никак не іет национално, и затоа никоі од македонците немат прао со него да експлуатират македонцките интереси во негоа полза. Никоі не ни имат дадено прао заради него да ни се набркуваат бугарите во нашите работи. Татко ми, дедо ми, прededо ми, ако се вbelieve по недоразбериіа бугари, то ушче не значит, оти и іас требит да сум као ниф во мрак за моіата народност; ако се велеле ови бугари, то не значит, оти ниіе ке требит да престаниме да веруаме

во русите за атар на разни Стамбуловци и Свирчовци, на место, заіедно со нашата пролиіена крв, ниіе да си бараме праото от каі шчо требит, да допушчиме да ни се бркаат во работите л'уг'е, коіи шчо и сами не знаіат, шчо бараат; ако се вележе моіите дедовци бугари, ушче не значит, да іас имам прао да експлуатирам македонцките интереси со издааін'е ноини, коіи на место да бранат интересите на нашиіот народ, и бранат бугарцките и интересите на бугарцкиіот кн'аз. Нашите дедовци, велеіки се бугари и не мислеле, оти ниіе ке праиме от тоа име капитал, за да се наіадиме, напиіеме и облечеме со него.

Значит, у македонците името бугарин іет фал'шлива монета, со коіа они плаік'аат на Бугариіа и неіниіот кн'аз и на нивната таткоина и нивниіот народ. Време іет да се раскриіет таіа фал'ш, за да се престанит да се експлуатират со неіа.

- * *

Од до тука реченото се видит: прво, оти, ако по нашите сегашни етнографцки пон'атиіа на Балканцкиіо полуостров, особено на централниіо и іугоисточен негов дел, т. е. во денешна Србиіа, Бугариіа, Тракиіа и Македониіа имало и имат само две словенцки етнографцки іединици: србцки и бугарцки народ, то тоа ушче не значит да немат, немало и не можит да бидит друга словенцка іединица, а напротив, оти

неіното сашчествуаін'е іет во пределите на возможното и на деіствител'носта; второ, да во Македониіа немат две іужно-словенцки народности: србцка и бугарцка, а напротив, да во неіа имат само іедна народност со своіи особини, коіи, или претстауваат нешчо оригинално, коіе се немат, ни каі србите, ни каі бугарите, као шчо іет, да речиме, со много особини на македонцките наречиіа, или нешчо коіе се имат, и каі бугарите, и каі србите, или коіе се имат само каі македонците по краишчата на нивната таткоина и каі србите, или пак по ниф и каі бугарите; и да от тиіе особини на македонците, као дел от словенцката група народи, наі многоброіни, наі распространени, обшчи за сите македонци, значит, и наі важни сет тиіе особини, со коіи македонците се одличаваат од друзите словенцки народи: по ниф македонците фактически состауваат оддел'на и самобитна словенцка народност, и ако за неа не се гоорит денеска во науката и во катаденниіот разговор; трек'о, причина на тоа игнорираін'е и затемнуаін'е на сашчествуаін'ето на македонцката народност да се криіет во сашчествуаін'ето во Македониіа името „бугари" во етнографцки значаі и во експлуатираін'ето со него от страна на бугарите. Исто така, се запознафме со произлезот на името бугарин во вид на етнографцки термин во Македониіа.

Со друзи збореи, ниіе се запознафме до сега со тоа, да состаула, состауат и да можит Македониіа да состауат

от себе оддел'на етнографцка іединица.

Сега ни остаат да видиме, али она состауала, состауат и можит да состауат таква іединица во политичен однос?

Во одгоорот на тиіа прашаін'а, ке требит да се продолжат расудуаін'ата за народноста на македонците от тамо, каі шчо и остаифме.

Ниіе видофме, оти во Македониіа, името бугарин іет последната метаморфоза во развиіаін'ето на нашето национално самосознааін'е и да іет резултат на тоа политично и обшчествено положеін'е во коіе бефме постаени од завоіуаін'ето на Балканцкиіо полуостров от т урците. На осноа на се тоа, шчо рекоф іас за историіата на националните имиін'а коіи имаат сменуано іедно друго, као и за причините на тиіа сменуаін'а, ке возникнат многу злоупотреби. Можит, мнозина ке ме осудат, коа србофил. Можит, самите срби на него ке основаат своіите шовинистични претенциіи на Македониіа. Можит наі после, ке експлуатираат србите сето речено за изменуаін'ето на националното ни име, за да докажат, да македонците никогда немале национално самосознааін'е и не играле никаква' самостоіна историіцка рол'а, а 'сет влизаме само, као суров материіал во државниіот организм на бугарцката или србцката држаа.

Мег'у другото такви недоразбериіи можат да се очекуваат, как от тоа, шчо іас категорично осудиф бугарцката политика во македонцкото прашаін'е, от коіе можат да помисл'ат да сум іас бугарофоб и србофил, исто така и од експлуататорцката тактика на балканцките словени во македонцкото питаін'е.

Србите можат да затрубат, да сет македонците срби, іедно не сет бугари, зашчо така се викале до турцкото доідуаін'е на Балкан. полуостров. Исто така, можит, некоіи срби во моіите расудуаін'а за непостоіанството на народното име каі нас, ке наідат потврдуаін'е на мислите на проф. Милованович, коі шчо докажуал во „Дело" да требит Македониіа да се поделит мег'у балканцките држаици, зашчо не предстауала нито географцка, ни етнографцка, ни историіцка целина.

За првото ево шчо можит да се речит: македонците, сите заедно се викале срби не поеке од педесет години, а во некоіи, и то северните делои, нека сто и сто и педесет, но не и поеке години. Името србин тогаі іет им'ало поеке државна смисл'а и по малу етнографцка. До тогаі и во турцко време го немало каі нас. И ако іет така, то не іет ли шовинистична заслепеност да ни се наврзуат сега нам на сите македонци, па и само на северните наши сонародници, наместо бугарцкото име?

За тврдеін'ето на, проф. Миловановић, да Македониіа не состауала и не состауат географцка, етнографцка и историіцка целина, за коіе, можит, некоіи ке наідат потврдуаін'е во моіите расудуаін'а за изменеін'ето на националното име каі нас, осем тоа, шчо іет речено, кога одеше зборот за прашаін'ето, али имат во Македониіа две словенцки народности, ке речам ушче следното:

И ако іет Македониіа состаена од неколку котлоини, разграничени со високи гори, пак она во днешниіот неін вид имат живеіано оддел'но од Бугариіа и Србиіа, или самостоіен жиот, или под друзи држаи. Тоа іет іасна докажуачка, оти неіната стрек'а не іет зависела само от Србиіа и Бугариіа, и оти високите планини шчо заобикол'уваат македонцките котлоини, ушче не сет таква опасност за заіеднични политичен жиот у нивните жители. Така Македониіа во денешниіот неін вид до образуаін'ето на бугарцката држаа, беше іедна полусамостоіна византиіцка област. После она цела, потпадна под Бугариіа. Кога последната падна под Византиіа, Македониіа беше слободна држаа на време и со успеф се бореше против Византиіа и имаше под себе цела денешна Србиіа. После, Македониіа потпадна под Византиіа и во течеін'е на неколку века во разни неіни делои се дигаа востааін'а против покорител'ката. Кога се ослободи Бугариіа и се усили држаата на Неманичите, во коіа влезе прегешниіот дел од Македониіа, т. е. денешна Србиіа, она, т. е.

Македониіа во денешната неіна големина, ушче остааше византиіцка земіа, каі шчо продолжаваа да се дигаат востааін'а против Византиіа, за коіи се бараше соіуз и покроител'ство от саседните држаи. После, цела Македониіа влезе во држаата на Неманичите. Во неіа она као да іет била привилигироана и самостоіна во натрешната политика, При крал' Волкашин, Македониіа пак као да се оддел'уат од друзите делои на Неманичеата држаа и као да се состредоточуат около него. Во царуаін'ето на Крали Марко, она сосем се оддел'уат од србцките земіи и се постаат во особен однос кон турцко-србцките односи и воіни. Во турцко време, она іет на истите осноаін'а под турцкото владичество. После Берлинцкиіот догоор она іет сама од сите друзи іужнословенцки земіи под Турцко и веке живит таков оддел'ен жиот поеке од 25 години.

Во тоі згорен поглед на историіцките собитиіа н'а Македониіа, се видит, оти горе-долу у сите македонцки котлоини іет іедна и иста историіцка судба, горедолу сите нивни жители имаат особен, одделен историіцки жиот, не ретко самостоіен или пак, закл'учуат во себе обшча борба за политична слободиіа. Ако се приіимит на вид, оти таіа обшча историіцка судба, тиіе обшчи политични борби и самостоіниіот политичен жиот іет удел на іедно исто словенцко населеін'е и на іеден и исти народ, то ке бидит іасно, оти, тврдеін'ето да Македониіа не состауала географцка, етнографцка и

историіцка целина іет осноано не на деіствител'носта, а на србцките есапи за Македониіа.

Тоі згорен поглед на историіата на Македониіа ми се чинит, не само да покажуат, да ниіе македонците имаме своіа историіа и да сме народ, судбите на коі шчо се разиіале во врска со судбите на друзите саседни нам народи, но и да имат во нашата историіа много самобитно и своіеобразно, као шчо іет да речиме самостоіната Охридцка архиепископиіа, со неіното работеін'е на полето на народното просветуаін'е. Исто така тоі историіцки поглед покажуат, да готоо во сите времиін'а се забележуат силно работеін'е на народниіо дух на културно-историіцка осноа, резултата на коіа се іауват образуаін'е на силна македонцка држаа од цар Самуил и богата народна литература.

А ако Македониіа до сега со мали исклу'чеін'а се іет развиіала оддел'но од Бугариіа и Србиіа, то она можит да чинит и за однапред, ушче поеке, шчо пропагандите: бугарцка и србцка употребуваат сите и дозволени и не дозволени стретства да искоренат во нашиіот народен жиот се самобитно, се чисто македонцко. Самосталното политично развиіаін'е на Македониіа іет необходност, као нешчо, без коіе ниіе не ке располагаме со доста стретства да се бориме со пропагандите за сочувуаін'е од ниф нашата национална самобитност.

на стар македонски правопис

Во четирите горни статиіи на оваа книга іас сакаф да обрнам погледите на моіите сонародници на нуждата од іедно корено изменуаін'е на досегашниіот процес на нашето дуовно развиіаін'е, као и на тоа да моіите возгледи во тоі случаі не сет нешчо ноо и безосновно, а сет само чекор напред во досегашното развиіаін'е на нашето национално самосознаін'е и да сет затоа сосем природни и основателзни.

Се разбират, оти во іедна мала книга, као шчо іет оваа моіата, не се можат подробно да се разгледаат сите задирнати прашаін'а. За секоіе од ниф би се можела да напишч по іедна цела книга. Но сега за сега от таквиіа подробни разгледуаін'а за задирнатите питаін'а се немат ушче голема и неотложна нужда; за тоа требаше за сите од ниф да се кажит по неколку зборои, зашчо они іедно без друго сет неіасни и неразбирливи. Осем разгледуаін'ето на сите задирнати прашаін'а, за да бидит іасно поіауаін'ето , на книгата, сега ке требит да

се кажит неколку зборои за своіевременоста на книгата и нашиіот литературен іазик.

Мнозина, можит, к'е речат, оти вистина арно іет чоек да се позамислит над прашаін'ата, задирнати во таіа книга, но сега ушче не му іет времето. Со оваа книга, ке речат они, се носит раздор и разіединуаін'е мег'у нас, на место соіединуаін'ето, коіе сега за сега ни іет така нужно. За македонцка народност, македонцка литература и литературен іазик ниіе ке мо жиме да му мислиме само, кога к'е заживеіеме іеднаш слободен политичен живот; а до тогаі нам ни требит, ниіе да сме соіединени и да остаиме на страна националното прашаін'е.

На тоа іас можам да одгоорам само ово: по моіето мислеін'е, сегашните, т.е. міуршчегцките реформи сет максимум, шчо можа да ископчит од Европа революциіата. Революциіата на пролет ке бидит наі глупаото, шчо можиме ниіе да напраиме. Со революциіата на пролет ке се користат само нашите неприіатели, коіи си имаат само есапи, противни на нашите национални интереси. Революциіата на пролет само ке ни унишчит совршено нас и ке унишчит плодоите, добиіени од неіа до сега, оти она ке бидит напраена не против Турцко, а против него и Реформаторцките Сили, и оти тоа ке бидит не по наши есапи, а по есапите на некоіа Голема Сила и некоіи мали балканцки држаіи, коіи ке не натераат нас да се

дигниме, а после ке не остаат на сред пат; наі после, оти ниіе, ако против сите аргументи на здравиіот омисл пак подигниме востааін'е, ке бидиме само осноа на дипломатцка борба мег'у реформаторцките држаи и некоіа трек'а, коіа борба ке се свршит само [со] нашето понишчуаін'е. За тоа ниіе, требит, да се откажиме от секоіа мисл'а за революциіа на пролет, ушче поеке, шчо реформите ке се воведат, зашчо со ниф іет врзана честта на две Големи Сили, коіи сет во стаін'е да постаат се на своіето, - и да се зафатиме за ноа т.е. културна борба, во коіа прво место ке требит да зимат прашаін'ето за нашата народност и нашето национално-религиозно развиіаін'е. Значит, истом сега му іет времето да се мислит за іазико наш, нашата национална литература и восггитааін'е во национален дух. Сега настапуат време за интерес со националнорелигиозни прашаін'а.

Тоі интерес малу іет задоцнел, но от тоа ушче неследуат, да он си немат сега место мег'у нас и да можит да ни напакостит.

Ако сме логични, то требит да признаіиме, оти автономиіата на Македониіа, за коіа до сега революционерите се бореа, имат смисл'а само во тоі случаі, ако революционерите согледуваа во нашиіот народ таквиіа качества и особини, коіи се немаат у друзите балканцки народи, а сет само наша характерна црта. Само согледуаін'ето.на тиіе своіеобразни црти во

характерот, нравите, ооичаіите, жиотот, предаін'ата и іазикот на нашиіот народ іет важна причина да сме ниіе против делеін'ето на нашата таткоина и за неіната автономиіа, зашчо дележот ке ни искоренит се шчо ни іет мило и ке ни наврзит много противно нешчо на нашиіот народен дух. Само оддел'ното македонцко национално самосознааін'е каі нас ни даат морално прао, да се бориме против бараін'ето на малите балканцки држаи, да се разделит нашата таткоина, и да се бориме против пропагандите, шчо готват почва за дележ. А ако не можит да се добиіет автономиіа, требит ли ниіе равнодушно да гледаме на работаін'ето на пропагандите и да се бориме со іедно ноо течеін'е, шчо іет напраено само против ниф, за тоа само, шчо тоа течеін'е ке ослабело наі силната пропаганда? Никак не, зашчо ни іедна пропаганда, колку и да іет она силна, не можит да ни даит тоа, шчо очекуаме ниіе од неіа. Сите пропаганди сет .пропаганди само на своіи, но никак не и на наши интереси, и од ниф никогаш немало нишчо особено за народот. Спасеін'ето от пропагандите никоі пат не ке ни доідит, зашчо, ако іет денеска іедна по силна, утре к'е се чинит и другата таква, а првата ке ослабнит. Пропагандите само наі после можат да достигнат краіната своіа цел'а - дележот, коіе не го сакаат и тиіе, шчо сет против националниіот сепаратизм. Значит, последниіот не іет неуместен во сегашните прилики, и можит да ни даит само арни плодои, но не и да ни напакостит.

Iедно си имат местото националниiот сепаратргам, то требит да се проiавит он во милоста кон се шчо iет народно, и на прво мсето, во милоста кон народниiот iазик.

Iазикот iет средство, со коiе ниiе познааме, шчо мислит, шчо осек'ат и шчо сакат нашиiот собеседник. Во iазикот се имаат оддел'ни гласовни знакои или зборои за сите мисли, осек'аiн'а и сакаiн'а на iеден чоек, затоа iазикот на iеден народ iет негоо дуовно богатство и наследство, во коiе се закл'учуваат, отпечатениво гласовни знакои или зборои, сите народни мисли, осек'аiн'а и сакаiн'а, со коiи имат живено и живит iеден народ и коiи се предаваат, као нешчо свето от iедно поколеiн'е на друго. Да сочуат некоi своiот народен iазик и да го бранит као светиiн'а, значит, да останит он верен на дуот на своiите предедовци и да уважаат се, шчо имаат они напраено за своiето потомство Да се откажит чоек от своiо народен iазик значит, да се откажит он и од народниiот дух Со тоа само се обiаснуат сакаiн'ето и усилиiата на покорителите, да напраат покорените, да се откажат от своiот iазик и да изучат на негоо место нивниiот; исто така со тоа се обiаснуат упортството на покорените народи да сочуваат сето своiе духовно народно наследство, а особито iазикот.

Таква милост кон нашиiо народен iазик требит да имаме и ниiе, ако сакаме да останиме верни на дуот на

нашите прededовци. Милоста кон народниіо іазик іет наш долг и наше прао. Ниіе сме должни да милуаме нашиіот іазик, зашчо тоі іет наш, исто така, као шчо ни іет наша таткоината ни. Првите гласои шчо и имаме чуено, сет гласоите на нашите татковци и маіки, гласоите и збороите на нивниіот народен іазик. Преко ниф ниіе добифме нашата прва дуовна храна, зашчо со ниф се осмисл'уаше се, шчо видефме со нашите очи. Со народниіот іазик ниіе осво іуаме психологииата на нашите татковци и прededовци: и се чиниме нивни дуовни последници, као шчо сме со снагата нивни телесни продолжаачи. Ако се односуаме со презреін'е кон народниіот наш іазик, ниіе само враік'аме со неблагодарност на нашите родители за сето нивно дуовно гледаін'е и воспитаін'е. Ниіе имаме и прао, осем долгот, да браниме нашиіот іазик и тоа прао ни іет свешчено. Секоі, коі шчо напаг'ат на нашиіот іазик, ни іет исто таков наш неприіател', као и нападачот на нашата вера. Верата и іазикот, тоа сет душата на іеден народ, со изменуаін'ето на коіи, іеден народ праит коренен душевен нреврат: он се откажуат от се прег'ешно и земат со ноо. Тоі коренен преврат, ако стаат постепено во течеін'е на цели векои, не іет опасен, зашчо іедни делои од него се односуваат до іедни поколеін'а, друзи до друзи поколеін'а, така да іедни делои преминаваат по наследство, као народно наследиіе, и само некоіи сет нои. Тоі коренен преврат не іет опасен само, ако іет резултат на самостоіното развиіаін'е на народот.

Но, ако іеден народ изменуат своіот іазик и своіата вера во іедно касо времо и под силно чуздо влиіаін'е, сам без сознааін'е однесуаік'и се кон таіа измеиа, то он се откажуат от сам себе и от негоите интереси и предаат и себе и ниф на іеден по силен народ, кої шчо ке постапит со него и ниф, како шчо ке му се заблагорасудит. Значит, да се откажит іеден народ от своіот іазик, се велит, да се откажит он и от сам себе и своіите интереси; се велит, да престанит да гледат на себе со своіи очи, да судит за себе и за друзите со своіот ум и разум, а да чекат укажаін'е за се от страна. іеден народ, кої шчо изгубил своіот іазик, міасат на іеден чоек, кої шчо изгубил патот и не знаіит ст каі идит и каі одит, и кої шчо не знаіит, зашчо одит вамо а не онамо или тамо. Колко во по скоро време іеден народ изменуат сзоіот іазик, толко по опасно и отчаіано іет негоото положеін'е.

Опаснссту, коіа угрожаат на нашиіот народ и негоите интереси от страна на пропагандите, коіи шчо употребуваат сите и дозволени и недозволени средства, за да исчистат од Македониіа нашиіот іазик и со него нашите дуовни интереси и да насадат на нив но место нивните іазици со нивни интереси, не само не задолжуат нас, но и ни даат полно прао да употребиме сите и дозволени и недозволени стредства, за да сочуаме нашиіот народен іазик, и со него нашите народни интереси. При тоа ниіе не сакаме туг'о, а си браниме своіето.

іазикот іет акустичен резултат од физиолошко работеін'е на органите на чоечката реча, на коі шчо му се приписуат извесно змачеін'е; Главните елементи на іазикот или чоечката реча сет: органите на речата, нивното физиолошко работеін'е, слуот, псиолошкото восприіимаін'е на физиолошкото работеін'е на органите преко слуот, и присоіединуаін'ето кон восприіиманиіот резултат на физиолошкото раіботеін'е на органите на речата или гласот, или зборот, некоіе значеін'е. Значит, іазикот главно іет физиолошко-психолошка способност на чоека, и као таква зависит от се тоа, шчо праит да се менит чоек, т.е. со развиіаін'ето на іеден чоек и іеден народ се развиіат и негоиіот іазик, со нивното опаг'аін'е опаг'ат и нивниіот іазик. Чоек се менит во време и пространство: исто така се менит и негоиіот іазик. Променеін'ата во іазикот на іеден народ во време состауваат историіата на іазикот на тоі народ, а променеін'ата негои во пространство составуваат негоите современи вариациіи или диіалекти, поддиіалекти, гоори, подгоори и пр.

Секоі народен іазик имат своіа историіа и своіи современи вариации или диіалекти, поддиіалекти и пр. Своіа историіа и вариации имат и нашиіот іазик. По таіа историіа можит да се изучит, како сегашните вариации се добиіа от по стари и последните од іеден обшч македонцки іазик, а тоі од іедна іужнословенцка група и пр. Исто така по неіа можит да се проследит на

коіа вариациіа, или на коі диалект; во коіе време имало по голема литература.

Историіата, како на нашиіот, исто така и на друзите іазици, ни покажуат, оти секоі диалект, поддиалект, гоор и подгоор, можит да се употребуат во литературни произведеін'а. Таіа привилегиіа на іеден диалект, поддиалект и пр. - да бидит орган на литературна реча - по учеін'ето на историіата на іазиците, се даат ним, не по некакви особени естетични преимушчества, а по чисто практични причини, т.е. по стечеін'ето на историко-културните прилики. Тиіе прилики денеска подигаат іедно наречиіе на сте пен на литературен іазик, утре друго и пр. Историко-културните прилики во создааін'ето на литературни іазици гооподствуваа секоаш, господствуваат они и сега. Благодареін'е ним во наі ноо време се откажафме да си избериме іедно од нашите наречиіа за наш обшч литературен іазик, а наместо тоа зедофме да се учиме и да пишиме на туг'ите саседни іазици, наі поеке на бугарцкиіот. Благодареін'е на приликите сега ниіе си избираме за обшч литературен іазик, централното македонцко, т.е. Велешко-Прилепцко-Битол'цко-Охридцко наречиіе.

Коии сет тиіе историіцко-културни прилики, шчо не застауваат: прво, да си создааме своі литературен іазик и второ, да избираме имено центарлното наречиіе?

Ето коіи.

Ниіе видофме колку сет народните интереси тесно врзани со іазикот, а последниіот со характерот и дуот народен. Ниіе видиме сета, оти три национални и религиозни пропаганди во нашата таткоина се борат іедна против друга и сите заіедно се борат против нас и нашите интереси, сакаіки да им нанесат смртен удар и да си и потчинат под себе, зимаіки, со таіа цел'а религиозното и сколиіцжо работеін'е каі нас, во своіи раци преко црквата и сколиіата за да нанесат смртен удар на нашата народност, ни налагаат на нас нивниіот, наместо нашиіот іазик. Народните интереси ни налагаат за да и зашчитиме ниф, да браниме нашиіот іазик од пропагандите. Тоа бранеін'е ке бидит уопешно и ке размрсит сите планои на пропагандите, ако бидит задружно и обшчо. А за да бидит такво, требит со обшчо согласиіе да се изберит іедно наречиіе за обшч македонцки литературен іазик. Согласиіе ке имат, ми се чинит, само ако секоі од нас праит избор не по некакви естетични сообразуаін'а и не по чисто местни причини, а од гледишче на обшчите интереси. Последните пак налагаат: перифериіцките наречиіа, да отстапат место на централното. Како шчо во іедна држаа се имат држаен центр, коі шчо наі арно іет да се насг'ат во средината на држаата и кон коі шчо се собираат сите концци од државниіот жиот, исто така и во іазиковните или области от сродни наречиіа требит да се имат іеден центр, коі шчо по значеін'ето негоо

требит да се односуат кон перифериіцките наречиіа и гоори, као шчо се односуат центрот и столицата на држаат кон краіните окрази и околиіи. Около централното наречиіе требит да се групираат сите наши научни и литературни сили, за да го очистат и обогатат со сокроишча од друзите македонцки наречиіа и да создадат од него іеден убав литературен іазик. На него требит да се создадит іедна богата сколиіцка, научна и убаа литература, за да можит преко ниф да се раширит низ цела Македониіа во вид на литературен іазик, коі шчо ке изместит од неіа пропагандцките іазици. А заіедно со изместуаін'ето на пропагандцките іазици и со создааін'ето наш литературен іазик, се изместуваат од Македониіа и интересите на балканцките држаици и нивното место ке го застапат создадените со іазикот македонцки интереси.

И така, користа, шчо ке ни іа даит нашиіот обшч литературен іазик, ни служит за мерило при избираін'е наречиіа за таіа цел'а, и она іет главниіот фактор при создааін'ето на нашиіот нов литературен іазик. При возвишааін'ето на іедно наречиіе на степен на литературен іазик, никога немаат играно важна рол'а негоите естетични своіства. Тоа іет іедно, зашчо практичните сообразуаін'а зимаат врф над естетичните, а друго, зашчо последните сет односител'ни и поеке субіективни. По таіа причина, по убаи се чинат на чоека готоо само тиіе наречиіа и гоори, шчо и слушат

он или и имат слушано по често. За тоа и не можит да се зборит за естетичност во іазикот, диалектите и гоорите.

Значит, іеден македонец од источна, или северна, или іужна, или западна Македониіа немат прао да се противит да бидит избрано централното македонцко наречиіе за литературен іазик само зато, шчо не им се чинело убао. Немаат прао они да протестираат против централното наречиіе и за тоа,, шчо іет оно централно као и зашчо изборот се праит по практични соображеін'а.

Сега да видиме, али избираін'ето на централното наречиіе за литературен іазик се оправдаат от практично гледишче?

Битол'а се избират за резиденциіа на Генералниіот Инспектор за Македониіа и негоите советници - цивилни агенти. Она се обрак'ат во престолнина за Македониіа. Таіа ноа престолнина не іет далеку от старите: Преспа и Прилеп, и од седалишчето на до неодамна автокефалниіот Оридцки Архиепископ. Значит, централното наречіие имат зад себе, така да се речит, историіцки праа. Последните се основаат и на негоото централно положениіе, коіе іет, како во географцки, така и во етнографцки однос. Централен град во Македониіа ни іет Велес. От тоі центр географцки, ниіе само мало се оддалечуаме, идеіки

преко Прилеп кон Битол'а и Орид. Таков праец при оддалечуаін'ето од географцкиіот центр се обіаснуат со тоа, оти тиіе краіишча сет от по големо историіцко значеін'е за Македониіа, а од друга, сет по оддалечени и от србцкиіот и бугарцкиіот іазикои центри, составаіки от себе македонцки іазиков центр. И вистина диалектот Велешко-Прилепцко-Битол'цко-Оридцки іет іатката на македонцкиіот іазик, зашчо на запад од него іет Дебранцкиіот (рока), на іуг - Костурцкиіот (ронка), на исток - источниіот или Солунцкиіот (ргка) и на север - Скопцкиіот или северниіот (рука).

Создааін'ето литературен іазик іет дуовна потребност каі нас, со коіа се мислит да се клаит краі на злоупотребите на пропагандите со нашите интереси, и со коіа требит да се создаит своі литературен и научен центр, за да се немат нужда од Белград и Софиіа. А та тешка задак'а ке се достигнит само, ако македонецот от северна Македониіа подаит рака на своіот брат од іужна Македониіа, и македонецот од источна Македониіа подаит рака на тоі од западна. Подадените раци к'е се прекрстат около Прилеп -Битол'а .

И така: стремеін'ето на македонците да создадат своі културен центар; тоа шчо сега Битол'а се чинит престолнина на Македониіа; шчо Битол'а, Орид, Прилеп сет историіцки места за македонците; као и тоа, шчо состауваат они географцки и іазичен центр;

сите заіедно праат да се приіимит, као обшч македонцки литературен іазик, централното македонцко наречиіе.

Откако се изберит наречиіето, коіе имат да бидит македонцки литературен іазик, ке требит да се разгледат и прашаін'ето за македонцкиіот праопис.

За праописот као и за праецот на нашето културно развиіаін'е ке требит тука да се напраат неколку забелешки. Праописот на іеден іазик, као и изработуаін'ето на іеден литературен іазик можит да идит постепено и полусознател'но. іеден чоек од іеден народ, шчо немат пиоменост, можит да изучит азбуката од іеден народ по културен од негоиіот. Тоі чоек можит да употребуат туг'ата азбука и за гласои од негоиіот іазик, или да изложит своіите мисли со помок'та на туг'а азбука. Но ако во негоиіот іазик се имаат гласои, коіи се немаат во іазикот, от коі шчо се позаімуат азбуката, тогаі позаімуачот на туг'ата азбука ке напраит некоіи изменеін'а и дополнеін'а во неіа, со коіи ке бидит означена разликата во гласоите мег'у двата іазика. Таіа позаімена и преработена азбука се предаат от колено на колено и со предаін'ето се се изменуат и се дотеруат до своіствата на іазикот на позаімуачите. Така постепено и неосетно се изработуваат азбуките у по некултурните народи од додир со по културни народи. Но таква постепеност имат место,ако два саседни народи сет во не іеднакви политични прилики,

ке се речит, іедниіот, т.е. по културниіот народ гооподаруат, а другиіот, по некултурниіот народ іет заробен, или наі малу немат полна политична слободиіа. Но инак одат работите, ако двата народи имат своіи држаи. Во таков случаі позаімуаін'ата, особено културните, бивaат по сознател'но и по скоро. Така рисіанството и писменоста каі нас македанците се имат зафатено наі рано от сите словенцки народи. Они се распространуваа со векои и идеа одоздолу на горе. За тоа во историіата нишчо не се зборуат за покрстуаін'ето на нашиіот народ. Но со покрстуаін'ето секоі пат имат идено и писменоста. Со замолчуаін'ето на нашето покрстуаін'е се замолчуат и процесот на образуаін'ето на нашата пиеменост.

И така нашето дуовно препородуаін'е и просветеін'ето каі нас, па и изработуаін'ето на нашата писменост, заради географцките и историіцки прилики, имаат земено во првата ил'адогодишнина по Р. Хр. инаков ход, а у друзите праославни словени инаков. Каі нас тоа се изврошуат постепено и незабележано, каі ниф брзо и со извесна тенденциіа.

От турцкото завоіуваін'е на Балканцкиіот полуостров стана іедна премена. Турцкото господство ни пресече сите врски со нашата старина. Наі тешко се отрази оно на Македониіа, као централна провинциіа, па затоа во тоа време, кога у друзите праославни словени постепено се изработуаше писмениот іазик и

праописот, ниіе се поеке се обезличаафме и готоо сосем се откажафме од нашиіот іазик, као орган на литературна реча. Од време на време во течеін'е на цел XIX век ниіе имаме опитуачки да се пишит на македонцки, но зарди некоіи историіцки причини тиіе опитуачки не се овенчаа со успеф, каков би можело да се очекуат од ниф.

Литературните опитуачки на македонцките писачи во XIX век немаа за жалост таков значаі, да задобиіат последуачи, затоа, ако и сега во XX в. видиме некоіи опитуачки да се пишит на македонцки, то тоа се не праит сознател'но и од некакви патриотични влечеін'а и цели, а само за забаа. Во тоа се состоит разликата во нашето, т.е. македонцкото дуовно-национално возродуаін'е, от тоа на друзите праославни словенцки народи, со друзи зборои: као шчо по напред ниіе постепено и први се просветуафме со рисіанство и со писмо, а друзите словени - после нас и на брзо, така пак сега, во тоа време, кога сите праославни словени лостепено си изработиіа своіи литературни іазици, своіи богати литератури и постепено изработени праописи, ниіе остааме назад от сите, туку речи, без литературни традициіи, не затоа, шчо и немаме, а зашчо забораме своіето, изучааіки туг'ето.

Ниіе сега со брзина ке требит да разработиме нашиіот литературен іазик, да установиме нашиіот праопис и да создадиме іедна наша литература, коіа ке одгоарат на

сите наши нужди. Со нашето сегашно национално возродуаін'е ниіе се протиостааме на друзите праославни, словени, као шчо се протиостаафме и напред: тогаі бефме први во дуовното препородуаін'е, коіе каі нас беше бавно, а каі ниф скоро, сега наопако; тогаі они нас сакаа да не достигнат и работеа со извесна тенденциіа и брзина, сега наопаку.

Во зависност от тоа, како се имат развиіано іеден народ и негоиіот іазик. и праописот можит да бидит различен. Ако іеден народ само постепено си изработуат своіето писмо и нето го преработуат и притоа во негоата историіа се немаат таквиіа собитиіа, шчо іа преполоуваат и праат цела пропаст мег'у іедната, т.е. старата и другата или ноата неіна полоина, - писмениіот іазик и праописот содржаат во себе многу таквиіа особини, коіи немаат реална вредност во гласоите на сегашното стаін'е на іазикот. Но, ако во историіата на културното развиіаін'е на іеден народ се имаат два периода, мег'у коіи се имат іеден, као треки, но коі шчо іет период од застоі и іет као непрелазна стена мег'у ниф, - тогаі во новиіот период на развиіаін'ето на националното самосознааін'е имаме препорадуаін'е на народниіот дух, коіе стаат вистина на стара осноа, но во него влиіаат многу нои начела, согласно со дуот на времето и со специалните потреби на народниіот жиот и негоите проіауаін'а. Тоа препородуаін'е се одбележуат и во книжниіот іазик и праописот: како іедниіо, така и другиіот сет горе долу

слободни од некоіи традициіи, коіи не сет согласни со современото стаін'е на разгоорниіот іазик.

И така историіата на културното развизаін'е на народите, согласно со неіниот ход, содеіствуват: или на чисто етимологиіцки или историіцки праопис, или на бркан - етимологиіцко-фонетичен или историіцко-фонетичен, или наі после на чисто фонетичен праопис. Трите вида от праопис зависат от по големата или по малата приврзаност кон старото или ноото стаін'е на іеден разтоорен или литературен іазик. іедеін'от от трите праописа се усвоіуат за іеден литературен іазик у іеден народ, шчо се возродуат, главно во зависност от та тенденциіа, шчо господствуат при народното возродуаін'е.

іедно іет така, то и нашиіот праопис и праецот на нашиіот литературен іазик ке требит да бидат во полна зависност од та тенденциіа, коіа ке не раководит нас при нашето национално возродуаін'е. Каква можит да бидит таіа тенденциіа се видит от таіа книга. Но іас ке си дозвол'ам да повторам. Она іет: прво, Македониіа да се неутралисат за Бугариіа и Србиіа и да се оддалечит іеднакво од двете држаи и друго, она требит да се обіединит на іазична осноа. Тиіе принципи ке ракоодат изработуаін'ето на литературниіот наш іазик; они ке ракоодат и праописот. На тиіе два принципа одгоарат: 1, Прилепцко-Битол'цкото наречиіе за литературен іазик, као іеднакво далеко и от србцкиіот и бугарцкиіот

іазици, и централно во Македониіа. 2, фонетичниіот праопис со употребените во таіа книга писмени знакои и со мали отстапки на етимологиіата и 3, речничниіот материіал да іет собраін'е от сите македонцки наречиіа.

## Видете исто така

- Крсте Петков Мисирков
- Неколку зборови за македонскиот литературен јазик на современ македонски правопис.

# About this digital edition

This e-book comes from the online library Wikisource[1]. This multilingual digital library, built by volunteers, is committed to developing a free accessible collection of publications of every kind: novels, poems, magazines, letters...



Wikisource is constantly looking for new members. During the realization of this book, it's possible that we made some errors. You can report them at this page[4].

The following users contributed to this book:

- Filip M
- Brest
- MacedonianBoy
- Rocket000
- Boris23
- KABALINI

